Радјард Киплинг

# *Избрани песни*

Ако можеш сè што си стекнал да ставиш на купче
на коцка, и со едно фрлено париче
да загубиш сè, и пак нов да почнеш круг,
а да не речеш ни збор за загубата пред друг;
ако можеш да стегнеш срце, нерв и жила
да ти служат долго откако сотрени се,
и така да издржиш, и кога немаш веќе сила,
само волја што вели: „Крени се!“;

Ако говориш пред толпа, а сочуваш доблест,
ил’ одиш со кралеви во простодушност,
ако ни душман ни другар не ти се на совест,
ако сметаат на тебе, но со умереност;
ако можеш да исполниш безмилосна минута
со шеесет мига вредни долг пат минат,
твоја е Земјата и сè што таа има,
и – поважно – ќе бидеш Човек, сине!

Од „Ако“

Радјард Киплинг

Избрани песни







Цена: 6 ден.

www.polica.com.mk

Производител: Конгресен сервисен центар – Полица/Prodhuesi: Kongresen servisen centar - Polica/Земја на потекло: MK/Vendi i origjinës: MK
Артикл: Книга/Artikulli: Libër/Состав: Хартија/Përbërja: letër/Конгресен Сервисен Центар ДОО, Скопје/Kongresen Servisen Centar SHPK Shkup
Ул. „Владимир Полежиновски“ бр. 22/4/Rr. Vladimir Polezhinovski nr. 22/4/Тел: + 389 2 3230 967/office.sk@kscnet.com





## Содржина


Кон препевот ..... 5
Биографија на Радјард Киплинг ..... 8
ИЗБРАНИ ПЕСНИ ..... 12
Ако ..... 13
БАЛАДИ ..... 15
Балада за кралевата шега ..... 16
Балада за Исток и Запад ..... 20
Балада за кралевата милост ..... 25
Акбаров мост ..... 28
Тажаленка на пограничниот арамија ..... 30
Балада за Бо Да Тон ..... 32
Последната песна на Верниот Тома ..... 40
Опчинувањето на Теди О'Нил ..... 45
Гулабот од Дака ..... 47
Последното сати ..... 49
Гробот на стоте глави ..... 54
ВОЈНИЧКИ ПЕСНИ ..... 58
Младиот британски војник ..... 59
Рунто ..... 62
Гунга Дин ..... 65
Бремето на Белецот ..... 68
Молитва пред борба ..... 71
Аритметика на фронтот ..... 73
Божиќ во Индија ..... 75
Господа војници ..... 77
Долгот на Гифин ..... 79
Мандалеј ..... 81
Победниците ..... 83
Смртна постела ..... 85
Синот на мајка ..... 87
Сожалете се на кутрите борци ..... 89
Кралот на поклонение ..... 90
ПОДНЕБЈА ..... 93
Патешествие ..... 94
Тажаленка на викиншките жени ..... 95
Адрамутин ..... 96
Песна на Пиктите ..... 98

## Кон препевот

Сигурно знаете за Могли и *Книга за џунглата*, или од цртаниот филм на Дизни, или од училишна лектира. Оние наклонети кон поезијата или духовноста веројатно ја прочитале и исклучителната песна „Ако“ („If“), додека, пак, критичарите на колонијализмот можеби се поблиски до поимот „Бремето на Белецот“ („The White Man’s Burden“). Сепак, малкумина во XXI век знаат дека овие три дела имаат ист автор. Радјард Киплинг (Rudyard Kipling) е добитник на Нобеловата награда за книжевност во 1907 г., како признание на обемниот опус на приказни и песни. Вредноста на овој опус денес одново се открива.

И мене Могли ми беше дел од детството, и како лектира, и како цртан филм. Не го паметев името на авторот. Пред дваесетина години се најдов во Авганистан на проект од областа на меѓународната помош и развој. Еден колега ми ја прати „Ако“. Песната ме зашемети со својот силен дух:

...ако можеш да се соочиш и со Триумф и со Пропаст
и со двата измамници да се справиш исто, зрел...
...ако можеш да стегнеш срце, нерв и жила
да ти служат долго откако сотрени се,
и така да издржиш, и кога немаш веќе сила,
само Волја што вели: „Крени се!“...

Стиховите, на англиски, ги научив напамет и ме крепеа додека ми минеа годините во јужните области на оваа исклучителна, но и тешка земја. Опкружена со горди Паштуни, се наоѓав во Кандахар, Кабул, Гардез и Хелманд, каде што се одвива дејствието на друга песна од Киплинг, „Младиот британски војник“:

Кога си ранет и сам на авгански полја,
а жените им касапат кој лежи без волја,
дофати пушка и пукај си во глава
и ко војник сам оди пред Бога во слава...

Со интимно чувство за „авганските полја“ и пустини, и за борби, паштунска гордост и жестока храброст, во 2007 г. го направив првиот препев на „Ако“ и на „Војникот“. Авантурите во Авганистан, Пакистан и во други земји продолжија, и дури во 2020 г. дојдов до идејата да создадам самостојна книга на препеви на избрани песни од Киплинг.

Во Македонија досега се преведени неколку прозни дела на овој автор: *Книга за џунглата*, *Ким*, *Најдобриот расказ на светот*, *Награди и самовили* и *Токму такви приказни*. Ова издание е првиот препев на поезијата на Киплинг.

Изборот содржи 48 песни, секоја со краток вовед за дејствието, историскиот контекст и културолошките конотации на стиховите. Песните се поделени во четири поглавја. „Баладите“ се, всушност, долги приказни во стих од источните поднебја, полни со егзотични ликови, хумор, херојства, преданија и анегдоти. Извонредните заплети и пресврати на „Кралевата шега“, „Исток и Запад“, „Кралевата милост“ и „Пограничниот арамија“ се одвиваат во денешните Авганистан и Пакистан, а останатите песни се сместени во денешните Индија, Мјанмар и Бангладеш. Единствено „Верниот Тома“ е предание на британскиот остров.

„Војничките песни“ во вториот дел вклучуваат стихови напишани за британската армија, речиси сите од перспектива на обичниот војник. Овде се вклучени антологиските „Рунто“, „Гунга Дин“, „Победниците“ и „Бремето на Белецот“, како и помалку познати, но вредни критики на војните во британските колонии и на Првата светска војна. Третото поглавје содржи песни од разни времиња и поднебја, во кои фигурираат Арапи, Пикти, Нордијци, Римјани, Роми, како и неименувани мрачни и драматични ликови. Последното поглавје групира песни без заедничка тема или одлики: некои се алтернативни деривати од библиски стихови (како ведро-бунтовната „Блудниот син“ и саркастичната „Слугата кога царува“), општочовечки теми („Новогодишната честитка“ безмилосно удира и денес), како и две сентиментални песни за починати миленици („Моќта на песот“ и „Дајна на небото“).

Мојот избор на препеви на македонски јазик уважуваше два критериуми: дали песната е релевантна и денес од некој свој историски или уметнички аспект и колку добро стихот „легнува“ во македонскиот јазик. Некои песни ги сметав за релевантни поради строфа-две, иако може да се чинат „со изминат рок“. А вистина е и дека ми остануваат непрепеани и некои силни песни, бидејќи не успеав да најдам доволно питок збор за да ги преведам во складен стих. Во серија обратни случаи, некои песни речиси сами протекоа на македонски. На пример, „Тажаленката на викиншките жени“ меко се сложи. Споредете го оригиналот и препевот во следниве стихови:

*Сепак, кога знаците на летото се бројат,*
*и мразот пука и ластари се кројат,*
*поболуваш од копнежи сетне што нè двојат –*
*копнежи по поход и колеж и бука.*
*Кон брегот се искрадуваш оттука,*
*и ѕуриш во бродот во зимската лука.*

*Yet, when the signs of summer thicken,*
*And the ice breaks, and the birch-buds quicken,*
*Yearly you turn from our side, and sicken—*
*Sicken again for the shouts and the slaughters.*
*You steal away to the lapping waters,*
*And look at your ship in her winter-quarters.*

Воглавно, оваа збирка бараше време, упорност, многу верзии, сонување зборови со отворени очи и ненадејни инспиративни мигови. Илустративно, секоја од долгите балади бараше најмалку по неколку седмици континуирана работа за прифатлив препев, а потоа бранови и бранови последователни ревизии на „зборчеваму, член таму, рима овде, архаизам онде...“ Не беше лесно да се одржи препевот на ниво на оригиналот, а притоа да се почитуваат смислата, стихот, ритамот, римата и јазикот на Киплинг, некогаш уличен, некогаш архаичен. Но, уживањето во работата беше поголемо.

Во најголема мера, препевот се води верно на оригиналот, што понекогаш може да влијае врз читливоста на стиховите. Во ретки случаи, си дадов право и делумно да се оддалечам од буквалниот превод, за да ја доловам смислата, или смислата да ја притеснам во строга строфа и рима. Таков пример се гарваните во „Баладата за кралевата шега“ – нив ги нема во оригиналот, но во македонската култура тие верно доловуваат злобни носители на лоши вести и муабети со нивното црно гракање:

*Душо, арно ли е, мудро ли е, ко гарвани*
*на Кралот да му гракаме за душмани?*
*На Небото и Адот им се знае алот,*

*“Friend of my heart, is it meet or wise*
*“To warn a King of his enemies?*
*“We know what Heaven or Hell may bring,*

*но никој не го знае умот на Кралот.* *“But no man knoweth the mind of the King.*

Се надевам дека во доволна мера го доловив Киплинг на македонски јазик. Сите грешки, грпки, дупки и скокови во препевот се мои, а не на авторот.

Притоа, би сакала да изразам благодарност до доброчинителот на македонските преведувачи, Шинаси Деребеј, и на луѓето покрај него, кои самоиницијативно ги создале онлајн датабазите *Дигитален речник на македонскиот јазик* (http://drmj.eu/) и *Римувај* (https://rimuvaj.mk/). Без овие два извора, овој препев немаше да биде каков што е. Тихомир Јанчовски е заслужен за одличната поетска и јазична редакција на повеќе од половина од песните.

Сите мои авторски и преведувачки дела се достапни на мојата веб-страница: https://anabluefeather.wordpress.com/ и во електронска форма се заштитени (или ослободени) под лиценца на *Криејтив Комонс* (Creative Commons) CC-BY-NC. Авторските права на печатените изданија се заштитени од страна на издавачите.

Целокупниот опус на Радјард Киплинг е достапен за јавноста на интернет благодарејќи на британското Друштво на Киплинг (The Kipling Society; https://www.kiplingsociety.co.uk/). Друштвото нуди корисни коментари и појаснувања на содржините, особено во поглед на контекстот, значењето и на јазикот.

**Предупредување**

Редно е да ги предупредиме читателите: некои од делата на Киплинг содржат зборови или изразуваат гледишта во врска со раса, пол и други елементи, кои се вообичаени за културолошкиот контекст на авторот и неговото време, а кои денес се сметаат за неприфатливи, навредливи, бесчувствителни или безобѕирни.

## Биографија на Радјард Киплинг

### Животот

Џозеф Радјард Киплинг е роден на 30 декември 1865 г. во Бомбај (денешен Мумбај) во тогашна Британска Индија. Починал на 18 јануари 1936 г. во Лондон. Таткото на Киплинг, Џон Локвуд Киплинг, бил уметник и професор со значително влијание врз делото на својот син. Мајка му била Алис Мекдоналд, чии високи политички и уметнички врски позитивно влијаеле врз животот на Радјард.

Џон и Алис се свршиле на езерото Радјард во Стафордшир, од каде што потекнува и името на нивниот првороден син. Во 1865 г., брачната двојка се преселила во Индија, каде што Џон добил работа како професор во Уметничката школа во Мумбај. Кога Радјард се родил, татко му веќе работел како куратор во британскиот музеј во Лахоре, една „чудесна куќа“ што останала во сеќавањето на идниот автор на „Ким“. Мајка му и татко му се сметале себеси за Англо-Индијци, односно луѓе со британско потекло што живеат во Индија. Така се чувствувал и Радјард, иако најголемиот дел од животот го минал на други континенти. Овој двоен, или флуиден идентитет, заедно со поврзаните двојни чувства на лојалност, припадност и дом, се често обележје на неговите творби.

Најраните години на малиот Радјард во Бомбај се чинеле блажено среќни, обоени со егзотични бои, звуци, ликови и случувања во Индија. Растел со индиски дадилки и послуга, кои на хинди им пееле и им раскажувале локални приказни и приспивни песни на децата. Но, на шестгодишна возраст, родителите го однеле во Англија заедно со неговата тригодишна сестра, во согласност со традицијата на Англо-Индијците. Повеќе од пет години бил сместен со згрижувачко семејство во Саутси, каде што се чини бил целосно несреќен, изложен на ментална свирепост и запоставување. На дванаесетгодишна возраст се запишал на воен колеџ во Вестворд Хо!, каде што се соочил со грубоста на момчешкиот свет, но почнал и да покажува книжевна дарба.




Мапа: Индија на Киплинг (извор: Друштво на Киплинг)

Во 1882 г., на шеснаесетгодишна возраст, Киплинг се вратил во Индија каде што живееле неговите родители. Веднаш се почувствувал како дома и почнал да работи како новинар за британски весници во Лахоре и Алахабад. Паралелно со новинарската работа, пишувал стихови и приказни, а првите изданија му донеле рана слава. На Киплинг, новинарската работа на терен и позицијата на родителите во високото англо-индиско друштво му овозможиле да го искуси целосниот спектар на тој живот: еден вид доброволен егзил во фасцинантна, но напорна и туѓа земја, од нејзината беда до нејзините богатства, од најнискиот црн просјак до највисокиот бел офицер.

Првата збирка поезија му е *Песни на одредот* (1886), а потоа следува и првата збирка раскази *Прости приказни од ридовите* (1888). Истата година објавува дури шест збирки со 41 раскази и новели, вклучително и познатата *Човекот што сакаше да биде крал*, приказна што во голем дел се одвива во Кафиристан, или Нуристан, во недостапните врвови на Хиндукуш, каде што е и домот на Хунзите.

Младиот писател ја напуштил Индија по бавен и долг пат, преку Рангун, Сингапур, Хонгконг, Јапонија, Канада и САД. Често се вљубувал во места, култури, светилишта и девојки по патот, а тоа се забележува во многубројни стихови. Кога Киплинг се вратил во Англија во 1889 година, веќе бил добро познат и за една година бил прогласен за еден од најдобрите поети на своето време. Во 1891 година, по препорака на лекар и по необјаснет нервен слом, пак пошол на поморски пат, овој пат во Јужна Африка, Австралија, Нов Зеланд и повторно во Индија. Неговата слава уште повеќе пораснала по објавувањето на збирката стихови *Балади од касарната* (1892), која содржела популарни песни, како што се „Мандалеј“ и „Дени Дивер“.

Во 1892 година, среде страшна епидемија на грип, на дваесет и шестгодишна возраст, Киплинг се оженил за три години постарата Кери Балестјер, а за медениот месец патувале во САД и во Јапонија. Се населиле во Вермонт, каде што Радјард ги напишал *Храбрите капетани*, двете *Книги за џунглата* и серија други приказни и песни, а таму се родиле и нивните две ќерки, Џозефин и Елзи. За жал, дошло до семејни несогласувања со братот на Кери. Дополнително, дошло и до затегнување на англо-американските политички односи, кои се прелеале во забележлива антибританска настроеност, особено во печатените медиуми, па Радјард и Кери се вратиле во Англија во 1896 година. Киплинг ги доживеал Американците како „странци“, и слично како и Французите, ги сметал за релативен или делумен исклучок од неговото лично (британско хегемонистичко) сфаќање дека само „пониски раси“ се раѓаат преку Ламанш.

Првиот син, Џон, им се родил 1897 г. во новиот дом во Торки, на југозападниот брег на Англија. Истата година, Киплинг започнал да работи на две песни, „Рецесија“ (1897) и „Бремето на Белецот“ (1899), кои ќе создадат контроверзии по објавувањето. Едни ги сметаат за химни за просветленото и должно градење империја (карактеристично за викторијанската ера), други ги гледаат како пропаганда на империјализмот со навредливи и слепи расистички ставови, а трети во нив наоѓаат поучна иронија и предупредувања за опасностите на империјализмот. Писателот веќе бил познат во јавноста, но станувал и сè повеќе политички активен.

Во 1899 г., Киплинг и ќерка му Џозефин се разболеле од пневмонија на пат кон САД, од која таа починала. Смртта на ќерка му го насочила писателот уште подлабоко кон книги за деца. Наскоро ја завршил новелата *Ким*, во која ја покажува својата наклоност кон тибетанскиот будизам и невидливата, сиромашна, духовна, примитивна, конфузна, силно жива Индија.

Освен дома во Англија, многу време поминувал и во Јужна Африка, особено во зима, каде што Сесил Роудс, дијамантскиот магнат и јужноафрикански државник, му подарил куќа. Ова е времето на Бурските војни и, всушност, најпознатата песна на Киплинг, „Ако“, напишана во 1895, а објавена во 1910 г., е инспирирана од замрсените политичко-воени конци, конфликти и личности на тоа поднебје.

Јужноафриканската врска уште повеќе ги поттикнала империјалистичките убедувања на Киплинг. Ваквите убедувања кај писателот потекнувале од едно искрено чувство за цивилизациската мисија што бара од секој Англичанец или, пошироко, од секој белец да им ја донесе благодатната европска култура на незнабошците и домородците од „нецивилизираниот“ свет. Во времето кога либерализмот бил во пораст, со текот на годините, идеите на Киплинг, како и тој самиот, станувале сè поизолирани. И покрај политичките контроверзии, во 1907 година Радјард Киплинг станал првиот Англичанец што ја примил Нобеловата награда за книжевност.

Раниот дваесетти век не знаел за светски војни, но знаел за големи и долги војни, и бил преполн со политички превирања. Киплинг бил еден од првите гласноговорници што предупредувале на заканата од германскиот Кајзер и советувале да се формира англо-францускi сојуз против Германија. Во предвечерието на Првата светска војна и во нејзиниот тек пишувал пропагандни материјали за британската влада, искрено и страсно демонизирајќи ги Германците.

Голем удар му задала смртта на неговиот осумнаесетгодишен син Џон во неговата прва битка на фронтот во Франција во 1915 година. Токму Радјард искористил многу врски со цел момчето да биде примено во армијата, и покрај лошиот вид. Вината и горчината за ова оставиле траен жиг со силен антивоен сентимент во подоцнежните дела на Киплинг. До својата смрт (1936 г.) продолжил да предупредува на опасноста од Втора светска војна со Германија и од болшевизмот во Русија, кои ги гледал како варварска закана за целата цивилизација.

Песните и приказните на Киплинг биле извонредно популарни кон крајот на XIX и почетокот на XX век, но по Првата светска војна, неговата репутација како сериозен писател почнала да трпи штета поради неговите тврдоглави империјалистички гледишта. Парадоксално, постколонијалните критичари подоцна одново го разгоруваат интензивниот интерес за неговото дело, гледајќи го и како симптоматично и како критичко писмо за империјалистичките ставови. И денес го следи контроверзија поради амблематичната песна „Бремето на Белецот“ и неговото застапување за белата хегемонија и британскиот кралски империјализам.

Наспроти своите политички ставови, токму Киплинг бил заслужен за приближувањето на источните култури кон западната публика на преодот од XIX кон XX век. Пишувал со многу љубов, благ хумор и груб реализам, од лично искуство и од познавањето на Истокот (денешните Индија, Пакистан, Авганистан, Мјанмар, Јапонија, итн.), за што сведочат и неговите балади, кои се вклучени во оваа збирка.

**Делото**

Во текот на животот, Киплинг бил „некрунисан поет лауреат“ на Британската Империја. Тој го ставал обичниот човек – работник, сиромав, војник, питач, сирак, ситен измамник – во средиштето на многу свои дела. Поради блиските врски со војската на Британска Индија, честа тема му е обичниот војник, особено во *Прости приказни од ридовите* (1888) и *Војници тројца* (1888) – збирки раскази со грубо и благонаклоно исцртани војнички портрети. Неговите *Балади од касарната* (1892) исто така се

напишани за простиот војник и, како и многу други негови песни, замислени се да се пеат на музика. Композитори и музичари често ги користеле неговите стихови во песни,[1] преведувачи го препејувале на повеќе јазици, со што популарноста на Киплинг растела прогресивно со текот на времето. Четиринаесет од неговите приказни биле екранизирани во 30 играни филмови за англиското говорно подрачје,[2] а уште побројни се екранизациите за други говорни подрачја и цртаните филмови.

*Книга за џунглата* (1894) опстојува како основна детска лектира во голем дел од современиот свет. *Ким* (1901), новелата за ирскиот сирак Кимбал О'Хара и неговите авантури во Индија и на Хималаите, е можеби неговото најцелосно дело. Други дела ги вклучуваат *Втората книга за џунглата* (1895), *Седумте морињa* (1896), *Храбрите капетани* (1897), *Струп и ко.* (1899), *Баш такви приказни за мали деца* (1902), *Пак од Пуковиот Рид* (1906) и многу други збирки раскази, поезија, белешки, патописи, новинарски написи, студии и истражувања за возрасни и за деца.

[1] Архивата ЛидерНет (ориг. The LiederNet Archive) наведува 265 композиции на основа на стихови од Киплинг, и листата не е конечна.

[2] Од играните филмови, и денес се познати „Човекот што сакаше да биде крал“ (1975), во режија на Џон Хјустон, со Шон Конери, Мајкл Кејн и Кристофер Пламер во главните улоги; „Ким“ (1984), во режија на Џон Дејвис; поновиот хорор-филм „Тие“ (1993); „Храбрите капетани“ (1977); „Гунга Дин“ (1939), во режија на Џорџ Стивенс, со Кери Грант и Даглас Фербенкс во главните улоги; „Светлоста што гасне“ (1939); „Ви Вили Винки“ (1937), во режија на Џон Форд, со Ширли Темпл и други познати актери. Книгите и расказите за деца се уште попопуларни за големиот екран, со дузина играни и цртани филмови базирани или инспирирани само од приказната за Могли.

## Ако

„Ако“ (ориг. „If“) е веројатно најпознатата и најомилена песна на Радјард Киплинг. Препеана на голем број јазици, има инспирирано цели генерации, од нејзиното објавување (1910) до денес. Според автобиографијата на авторот, песната содржи „совети за совршенство што најлесно се даваат“: да се остане смирен среде криза, да се биде доблестен и во добро и во зло, да се издржи сè што нанесуваат животот и луѓето, да не се потпадне под илузијата на победата или загубата, да се издржи секоја болка и одново да се стане по секој пад – ова е да се биде „маж“, или „Човек“, за Киплинг.

Сепак, малку се знае дека инспирација на Киплинг за песнава му бил еден современик, контроверзен британски офицер. Леандер Стар Џејмсон (1853–1917) бил британски колонијален администратор, пријател на Сесил Роудс и вработен кај него, преку кого се запознале со авторот. Џејмсон бил одреден да го поведе несреќниот „Џејмсонов напад“ во 1895 против Бурската Република Трансвал (денешна Јужноафриканска Република). Повел околу 600 британски волонтери и припадници на полицијата со намера да поттикне бунт меѓу британските работници во Трансвал, за да има повод да ја премине бурската граница, „да воспостави ред“ во Јоханесбург, односно да изврши пуч, и со тоа да ги стави локалните рудници на злато под контрола на својот работодавец Сесил Роудс. Но, истите оние што му наредиле на Џејмсон да го организира нападот се премислиле, и по серија несреќни случаи, го оставиле на цедило. Акцијата била безуспешна – не дошло до бунт, а Џејмсон со своите сили ја преминал границата и се соочил со трансвалските сили, предизвикувајќи меѓудржавен инцидент. Нападот, всушност, ја посрамотил британската влада на меѓународно поле. Џејмсон бил даден на британски суд и лежел во затвор, но наскоро бил ослободен како херој. Сесил Роудс и други вмешани во организацијата на нападот настрадале уште повеќе – некој бил симнат од власт, а некој осуден за предавство и на смрт со бесење – а се смета дека е сосема можно сите да биле жртвени јагниња на тајните политички маневри на британската влада, која всушност стоела зад нападот.

Во секој случај, Џејмсон бил познат по стоицизмот и по својата лојалност до смрт кон кралска Британија. Одбил да сведочи за каква и да е вмешаност на Лондон во нападот, иако за тоа платил со својот углед и слобода. Се чини дека Киплинг видел во Џејмсон пример за стоик со високи вредности, вистински офицер и војник, и достоен човек што свесно се жртвувал за повисоки цели, дури и кога оние на кои им бил лојален се свртеле против него.

Без оглед на тоа што денес Џејмсон би се третирал како корпоративен платеник и приватна воена сила, песната на Киплинг го надминува контекстот во кој е напишана и им се обраќа на сите оние, мажи и жени, кои денес бараат поткрепа и инспирација кога е потребна челична волја за да дејствуваат доблесно, дури и во крајна беда, болка и несреќа.

———

Ако ладна глава чуваш кога други, в метеж,
   својата ја губат и тебе те кудат,
ако веруваш во себе и покрај сечиј сомнеж,
   а пак да имаш слух и кога те судат;
ако можеш да чекаш без премор и прекор,
   ако лажат за тебе, да не лажеш ти,
ни ако те мразат, да не мразиш сит,

ни да се топориш со збор и со лик:

Ако можеш да сонуваш – но сон да не ти е власт;
ако можеш да мислиш – но мисла да не ти е цел;
ако можеш да се соочиш и со Триумф и со Пропаст
и со двата измамници да се справиш исто, зрел;
ако можеш да истрпиш да чуеш твоја вистина
искривена од подлец да смами глупав в замка,
да видиш сѐ што си створил во урнатина,
да се веднеш и градиш пак со изабена рамка:

Ако можеш сѐ што си стекнал да ставиш на купче
на коцка, и со едно фрлено париче
да загубиш сѐ, и пак нов да почнеш круг,
а да не речеш ни збор за загубата пред друг;
ако можеш да стегнеш срце, нерв и жила
да ти служат долго откако сотрени се,
и така да издржиш, и кога немаш веќе сила,
само волја што вели: „Крени се!“;

Ако говориш пред толпа, а сочуваш доблест,
ил’ одиш со кралеви во простодушност,
ако ни душман ни другар не ти се на совест,
ако сметаат на тебе, но со умереност;
ако можеш да исполниш безмилосна минута
со шеесет мига вредни долг пат минат,
твоја е Земјата и сѐ што таа има,
и – поважно – ќе бидеш Човек, сине!

## Балада за кралевата шега

Со векови во историјата, трговските каравани надалеку пренесувале стока, како и информации за далечни случувањата. Британските офицери во Северозападните гранични подрачја на Британската Империја, на југ од клисурата Кајбер, имале свои луѓе од доверба меѓу трговците во караваните, кои им носеле вести за движењата на непријателските сили надвор од границите на Империјата.

„Балада за кралевата шега“ (ориг. „The Ballad of the King’s Jest“) содржи приказна во приказна: почнува со доаѓањето на еден таков караван низ Кајбер до градот Пешавар. Еден британски офицер се обидува да дознае повеќе за гласините за движењата на руските сили во Хелманд, југозападната провинција на Авганистан. Но, неговиот пријател, сеизот[3] Махбуб Али, е неволен да говори врз основа на гласини. Во одбрана на својата воздржаност, му ја раскажува на офицерот приказната за младиот Вали Дад: овој, во потрага по слава, кренал тревога на дворот на авганскиот крал во Кабул токму со гласини за руска инвазија на Авганистан. Кралевата казна била во согласност со престапот и „шегата“ била сурова: кралот го качил Вали Дад на дрво високо на ѕидините на Кабул за да ги чека Русите, опкружен со бајонети и под стража. Седум дена подоцна, Русите, се разбира, не дошле, а Вали Дад паднал врз бајонетите, избезумен од изнемоштеност, и починал. Махбуб Али заклучува: „Две нешта се поважни од секоја тајна, првата е љубов, втората е војна. Не знаеме, душо, како војната ќе оди, та поарно за љубов муабет води!“

———

Кога напролет цутат пустински јоргovани
низ кланецот Кајбер[4] вијат каравани.
Вити се камилите, но полни кошевите,
лесни се ќесињата, но тешки врзопите.
Трговците од север преку Хиндукуш газат,
до градот Пешавар[5] се спуштаат на пазар.
Во тиркизен самрак, јасен и ладен,
логорот на караванот е веќе зачаден.
Син чад се крева од лонците на оган,
и шаторски клинови бијат под чекан;
спотнати коњи, долгогриви, диви,
ги тегнат уларите кон стогови трева;
камилите мласкаат крај тешките товари,
пружени недалеку од своите камилари;
персиските мачки, качени на бали,
луто фрчат по песот да ги батали.
Племето вика по храна и мирудија,

---

[3] Сеиз: трговец со коњи (арх.).
[4] Кајбер: област и планински кланец што ги спојува денешен Авганистан и Пакистан. Се наоѓа во Северозападните погранични провинции (ориг. North-West Frontier Provinces), во денешната покраина Кајбер Пакхтункуа (orig. Khyber Pakhtunkhwa) на пакистанската страна. Види и „Балада за Исток и Запад“.
[5] Пешавар: главен град на пакистанските Северозападни погранични провинции.

огнови светат крај крепоста Џумрудија[6];
лебди и се крева на самрачни крила
мирис на мошус и килим и камила;
џагор од гласови, реа и тарабука
велат – трговците од Кајбер се тука.

Капакот на садот тропка сѐ повисоко,
ножевите се острат – тогаш дојдов потивко
и јас да го видам сеиз Махбуб Али;
тој крпеше узди, да види што му фали,
а полн со година муабет да се пофали.
Но Махбуб Али благо рече, сепак:
„Поарно се зборува на полн, нели, стомак.“
Па брцнавме раце до лакти во чинијата
со врела овча чорба, со цимет зачинета.
Кој никогаш ваква чорба не пробал,
жими Алах! – и не знае што е добро.
Ги избришавме брадите од овча маст,
се спастривме на чергите во мир и сласт;
и отиде на север, па на југ муабетот
по пувките што лизгаа од наргилето.

Четири се најважни од сите нешта бројни:
жени, и коњи, и моќ, и војни.
За сите говоревме, но најмногу за војна,
– барав некој абер за руска крепост бојна,
за прекршен збор, за извлечени сечила
и сиви шинели[7] во хелмандски села.
Туку Махбуб Али очи сведна, мига,
како да се спрема да заплете лага.
Рече: „За Русите ли, што има ново?
Кога ноќта паѓа, сѐ се чини сиво.
Но гледаме дека ноќен мрак умира
при утрински блесок на румена зора.
Душо, арно ли е, мудро ли е, ко гарвани
на кралот да му гракаме за душмани?
На небото и адот им се знае алот,
но никој не го знае умот на кралот.
Приказната за Вали Дад сведочи, од кога,
дека небаран совет е сневиден од Бога.

Татко му бил со брз јазик и перо,
мајка му кокошка, кокодакала без мера;
и ждребево пораснало со обете мани:

---

[6] Џумрудија: британската тврдина Џумруд (ориг. Fort Jumrood) се наоѓала во областа на Пешавар.
[7] Сиви шинели: руските сили во тоа време носеле сиви шинели.

ја понел клетвата на зборови непрестајни.
Оттаму лудост – што барал тој збор
и наклоност во Кабул на кралскиот двор?
Со надеж за почести, на пат се осмелил,
до меѓата со четите во сиви шинели.
И јас сум бил таму – но иако бев,
ништо не видов, молчев – и не умрев!
Се повел по гласини, се фатил
за „кој што рекол“ муабети –
приказни одат од уста до уста в круг
дека сиви шинели ќе пустошат на југ.
И јас сум ги чул – си минат гласините
со секоја пролет, со зимите и тревите.

Набрзина на југ, заборавен од Бога,
од Хелманд Вали Дад повикал на тревога.
Во Кабул, пред сите на дворскиот собир
кралот се советувал со воениот емир.
Низ толпата до кралот младичот се пробил,
и сѐ што чул за Русите пред сите издробил.
Црвениот емир[8] со насмев го укорил
ко мајка што се смее на дете што дрдори;
но друг не се насмевнал, го запреле здивот:
се стемнило ко смрт лицето на кралот.
Зло е пред цела дворска свита бројна
на владетел да кажеш дека доаѓа војна!
Кралот, пак, го повел до прасково стебло
над градските бедеми што се надвиснало.
Му рекол: „Ќе ти се прослави ликот,
ако алов изблик му следи на челикот.
Руси ли доаѓаат веќе сега, баш?
Многу си претпазлив – чекај ги тогаш.
Извидувај од дрвово. Млад си и умееш,
сигурно нема тука долго да бдееш.
Руси ли доаѓаат, така, од границата?
За час тогаш ќе ја видиш претходницата.
Викај само гласно, да те чуе стражата.

Душо, арно ли е, мудро ли е ко гарвани
да му гракаме на кралот за душмани?
Стражата му бранела да слезе од дрвото –
со дузина копја го опкружиле стеблото.
Цутот на праската се served од висините,
се тресел тој од страв над падот од ѕидините.
Со Божја волја Вали Дад, а велик е само Бог,
се борел седум дена против злата коб.

[8] Црвениот емир: Абдур Рахман, крал или емир на Авганистан, кој владеел од 1842 до 1901 г.

Па умот го изгубил, и луѓето велат
дека скокал по гранките ко мајмун и газела.
На крај како мрзливец, без сила се влечел,
па висел ко лилјак во крошната и плачел.
Стегот на рацете на сон му ослабел,
и паднал врз копјата, се набол и умрел.

Душо мила, арно ли е, мудро ли е ко гарвани
на кралот да му гракаме за душмани?
На небото и адот им се знае алот,
но никој не го знае умот на кралот.
Дал’ сиви шинели доаѓаат, којзнае?
Кога ноќта паѓа, сè сиво зјае.
Две нешта се поважни од секоја тајна,
првата е љубов, втората е војна.
Не знаеме, душо, како војната ќе оди,
та поарно за љубов муабет води!“

## Балада за Исток и Запад

„Балада за Исток и Запад“ (ориг. „The Ballad of East and West“) е едно од раните дела на Киплинг, објавено во 1889 г. Првиот звучен стих („Исток е Исток, а Запад е Запад, и никогаш не ќе се сретнат...“) веднаш станува популарен во Англија, како една од оние изреки користени толку често што со текот на времето се заборава дека се напишани од автор, а не се народна поговорка. Понатаму, првите стихови често се употребуваат и надвор од дадениот контекст, за да се потенцира дека разликите меѓу Западот и Истокот се непремостливи – што песната не го тврди. Всушност, баладата е за средба, препознавање и размена меѓу Истокот и Западот низ ликовите на бунтовниот Паштун Камал и младиот британски офицер, кој го гони по Пограничјето: кога ќе се соочат, препознаваат јунаштво еден во друг и се збратимуваат, иако остануваат на спротивни страни.

———

*Исток е Исток, а Запад е Запад,*
*и никогаш не ќе се сретнат,*
*дури земјата и небото пред Божјиот Суд*
*заедно не застанат;*
*Но нема ни Исток ни Запад, ни граница,*
*ни крв, ни воспитание, ни род,*
*кога два јунака од два краја на светот*
*ќе се соочат под овој свод!*

Камал изјавал со својата чета
да го пљачка Пограничјето[9],
и ја украл кобилата на полковникот,
кому гордост му било коњчето!
Меѓу муграта и денот од штала ја украл,
ѝ ги свртел потковиците[10] и одјавал.

Се крена синот на полковникот,
а водел Извиднички вод[11]:
„Нема ли маж од сите мои луѓе
да каже кај е Камал?“
Му одговори Мухамед Кан,

---

[9] Пограничје: северозападната гранична област на тогашниот Британски Раџ, денес Кајбер Пакхтункхва (види исто „Балада за кралевата шега“); широк појас на планинска територија на границата меѓу Пакистан и Авганистан. Областа и денес е населена со Паштуни, воинствени ридски племиња, кои останале непокорени и бунтовни во текот на целото владеење на Британците со Индискиот Потконтинент.

[10] Потковиците се ковеле наназад на копитата со цел коњот да остава лажни траги за правецот на движење.

[11] Извидници: извидничка коњица или Погранични сили (ориг. Guides Cavalry, Frontier Force); британски армиски полк со седиште во Пешавар. Вклучувале регрути од локалните племиња, Сики и Гурки, кои биле познати по својата брзина, разузнавачки и извиднички вештини, способност да се преживее во тешки услови, како и по повеќе историски битки што ги воделе на коњи и камили. Овде се преведени како „извидници“, иако буквалниот превод би бил „водичи“.

синот на *ресалдарот*[12]:
„Ако знаеш да трагаш по утринска магла,
знаеш каде тој би фатил.
Во мугри ги краде Абазаите[13] –
взори до Бонер[14] ќе сврати,
но мора да мине крај крепоста Букло[15]
за потем дома да се врати.
Па ако одјаваш право кон Букло
ко птица пат што крати,
со Божја помош, ќе го отсечеш тука
пред јазот Џагаи[16] да го фати.
Но ако прв тој стигне до Џагаи,
врати се веднаш, без ал[17],
зашто целата страшна рамнина
е посеана со луѓе на Камал.
Карпи на лево, карпи на десно,
и ниско трње на тлото,
може да чуеш ороз да чкрапне
без човек да видиш на патот.“

Синот на полковникот скокна на коњ,
снажен и крупен сивец,
со тврда уста и пеколно срце
и глава ко дабов трупец.
До крепоста дојде, да седне
да касне го канеа него
по крадецот пред да појде,
но не остана таму долго.
Летна од Букло Камал да го втаса,
со низа тешкотии,
дури ја наѕре татковата кобила
далеку во јазот Џагаи,
ја наѕре татковата кобила
со Камал исправен во узенгии.
Кога белките на очите ѝ ги здогледа,
од пиштол тој истрела.
Пукна еднаш, пукна вторпат,
но зрното настрана мава.
„Стрелаш ко војник“, Камал му викна.
„Да видиме како јаваш!“
Угоре и преку јазот Џагаи,

---

[12] Ресалдар (инд.): капетан во индиската коњица.
[13] Абазаи: едно од паштунските племиња.
[14] Бонер (ориг. Bonair): утврден град во Пограничјето.
[15] Букло (ориг. Bukloh): ридска крепост и касарна во денешен Џумруд, лоцирана во близина на кланецот Кајбер.
[16] Јазот Џагаи (ориг. Jagai) се наоѓа на источниот влез на кланецот Кајбер.
[17] Ал (арх.): таксират, несреќа, неволја, беда.

ко песочни витли ездат бурно,
сивецот лета ко рогат елен,
а кобилата ко тенка срна.
Сивецот ја тегне нагоре уздата
и снажно влече со глава,
но лисата кобила си игра со писката
ко мома со алка палава.
Карпа на лево, карпа на десно,
и ниско трње на тлото,
и трипати слушна ороз да чкрапне
без човек да види на патот.

Надјаваа двајца месечина на небо,
копито ја кани зората ко ѕвонче,
сивецот граби како ранет бик,
а кобилата ко младо срнче.
Сивецот папса во суво корито,
жално клапна на патот,
туку Камал ја заврте кобилата назад
и го извлече јавачот под атот.
Му изби пиштол од рака –
не дозволи пресметка дива,
„Само по моја милост“, рече,
„јаваше до овде жив:
Нема карпа на дваесет милји,
нема ни шумичка темна,
без некој од моите луѓе скриен
со пушка на колена спремна.
Да ја кренев раката со узда,
а ја држев секогаш ниско,
чакалите мали што бегаат брзо
досега ќе се редеа блиску.
Да ја наведнев главата на гради,
а ја држев крената горе,
мршојадците што летаат над нас
ќе се прејадеа досега, море.“
Возврати синот на полковникот:
„Стори им добрина на птица и ѕвер,
но ако гозба спремаш, на аскер сметај
да дојде по трупот мој на север.
Ако дојдат илјада сабји
да ми ги однесат коските, сфати
дека арамија тешко би можел
за мрша за шакал да плати.
Ќе пасат коњи на зелени ниви,
војници ќе хранат од жетва, без пара.
Плет од плевните ќе ги потпали огновите
за сиот ваш добиток на скара.

Но ако сметаш дека ова е добра цена –
браќата твои чекаат гладни.
Песот му е род на шакалот –
виј, куче, викни ги, бедни!
Но ако се сториш пишман
за цена во добиток, имот и насад,
врати ми ја татковата кобила
и сам ќе се изборам назад!“

Камал го зграпчи за рака, го крена,
јунаков на нозе го метна.
„Нема збор за пци“, рече тој,
„штом црн и сив волк ќе се сретнат.
Да голтам прав ако си ме повредил
со дело или здив;
но што мајка те натера
да си играш со смртта жив?“
Возврати синот на Полковникот:
„Се држам за обичај на моето племе:
еве ти ја кобилата на дар од татка –
жими сѐ, јунак си спремен!“
Туку лисата кобила дотрча до синот
и му се погали од рака;
„Двајцата сме мажишта“, рече Камал,
„но помладиот таа го сака,
па ќе се врати дома со арамиски мираз,
со мои узди од тиркиз, а на ребро
везено седло и коњско ќебе,
и две узенгии од сребро.“
Синот на полковникот му подаде пиштол
со рачката напред, да се измират,
„Веќе зеде еден од душман“, му рече.
„Ќе земеш ли друг од брат?“
„Дар за дар“, одврати Камал;
„но и глава за глава за возврат.
Татко ти прати свој син по мене,
мој син ќе му пратам на пат!“
Свирна по својот единец син,
се спушти овој од блискиот гребен,
скокна по вресот ко пролетен елен,
ко копје прав и борбен.
„Овој ти е господар“, му наложи Камал,
„тој води извиднички вод.
Отсега ќе му јаваш од левата страна
ко штит на рамо во поход.
Дури јас или Смртта
не ја раскинеме вербата,
во логор, град или село

твојот живот е негов – судбина ти е
да го штитиш со своето тело.

Ќе јадеш од лебот на Белата Кралица[18],
нејзините душмани ќе се твои,
а за мир во Пограничјето,
и татковиот посед ќе го освоиш.
Мора да станеш силен војник
и да се избориш за моќ и дар,
да се кренеш до *ресалдар*
кога ќе ме обесат во Пешавар!“

Се погледнаа јунациве право в очи,
не најдоа ни мана ни ѓавол.
Се заколнаа на верност ко браќа по крв
на бесквасен леб и сол;[19]
се заколнаа на верност ко браќа по крв
на оган и косени треви,
на балчак и штитник на кајберски нож
и на чудесните имиња божји.
Синот на полковникот ја јавна кобилата,
а сивецот синот на Камал,
двајца се вратија во крепоста Букло
од која еден беше изјавал.
Кога се приближија до претстражата,
дузина сабји се вивнаа сјајни,
немаше човек без стара горчина
од ридските племиња бојни.
„Стојте! Стојте!“ им свика синот.
„Вратете го челикот во канија!
Вчера тој беше граничен арамија –
денес е извидник на нашата армија!“

*Исток е Исток, а Запад е Запад,*
*и никогаш не ќе се сретнат,*
*дури земјата и небото пред Божјиот Суд*
*заедно не застанат;*
*но нема ни Исток ни Запад, ни граница,*
*ни крв, ни воспитание, ни род,*
*кога два јунака од два краја на светот*
*ќе се соочат под овој свод!*

---

[18] Белата кралица е британската кралица Викторија.
[19] Оваа строфа обилува со референци на ритуали на збратимување со муслимански одличија, но без одреден етнолошки корен.

## Балада за кралевата милост

Слично на „Баладата за кралевата шега“, и во оваа песна (ориг. „The Ballad of the King's Mercy“) милоста е во тон на свирепа иронија: авганската „милост“ содржи драматична, јавна казна што прави пример од еден казненик за да ги застраши другите до покорност. Кралевата милост во овој случај се состои од дозвола да се умре по долги маки, и на сето тоа да се натера маченикот да го благослови сопствениот убиец поради дарот на смртта.

Што се случува? Еден човек од Индија (неверник за муслиманите) во главниот авганистански град Кабул среде бел ден удира некој Авган од племето Јусуфзаи, едно од најголемите паштунски племиња, и со тоа смртно го навредува. Индусите се сметале за пониска раса од Авганите на дворот на Абдур Рахман, емир од паштунското кралско племе Дурани и племенски поглавар. Според кралскиот закон, гувернерот на Кабул мора да веднаш да го погуби навредувачот, за да не дојде до племенска војна од одмазда.

Токму пред да го погубат Индусот, кралот минува со својата стража. Кога човекот бара последна милост од него, кралот навредливо му наредува на својот капетан „без страв“ да го убие на самото место. За капетанот на личната стража Јар Кан, кој е вонбрачно дете од кралска крв, срамота е да убие врзан каур пред сите, но мора да ја послуша директната наредба. Подоцна го исмеваат во градот како обичен „касап“. За одмазда, истата ноќ се обидува да го убие кралот. Овој го очекува тоа и го фаќа капетанот на дело, со нож в рака. За казна, кралот наредува да го каменуваат Јар Кан, но и да го остават одвај жив додека не му го благослови името. По три дена вакви маки, капетанот го благословува кралот. Тогаш овој му укажува милост, и на негово преколнување, го убива и му ги скратува маките. Јар Кан и на умирање го благословува.

_____

*Абдур Рахман, дурански поглавар, за него е оваа сказна.*
*Со милост го плави ридјето во Кајбер – го слават за добрини разни;*
*ги пороби Северот и Југот – славата му блика ко пехар,*
*за кралевата милост се говори од Балкх*[20] *до Кандахар.*

Пред Пешаварската Порта,[21] и каур[22] и Курд минеле со усул,
улична правда делел тука управникот на Кабул,
правда проста ко јамка и брза ко тенок бодеж,
освен ако тешко ќесе не искупи живот и надеж.

Едно куче од Инд удрил Авган, Јусуфзај[23],
па му плукнале в лице; кралот тука минал по случај –
а сабјата само што не му го пресекла здивот –

[20] Балкх (ориг. Balkh), Кандахар (ориг. Kandahar) и Херат (ориг. Herat) се древни градови, кои постојат и денес во денешен северен, јужен и западен Авганистан, во истоимените провинции.
[21] Источната порта на Кабул водела на патот кон Пешавар.
[22] Каур, каурин: неверник, исто и ќафир.
[23] Јусуфзаи, подоцна во песната и Гилзаи, Абазаи и Зука Каил: големи паштунски племиња, без чија поддршка дуранските владетели не можеле да владеат со Авганите.

каурот под копита го преколнувал за живот.

Го окуражил кралот, „Срамна смрт е тешка вест“;
го свикал капетанот на стражата, „Ќе ти укажеме чест“.
Муабетот оди, од кралска лоза бил Јар Кан, а
честа му зависела од кралот – сол врз жива рана.
Копиле бил на Дауд Шах, Освојувачот на низините,
и крвта на старите владетели му течела низ вените.
Да скроти авганска гордост, што ни небо ни ад не ја вијат,
кралот го силел да искасапи една бедна индиска змија.

„Удри! Кралска крв си – во смртта барем горд ќе стане!“
И потоа погласно, за други да чујат: „Не бој се – врзан е!“
Јар Кан ја извлекол сабјата, удрил и ја спастрил во бес.
„По твоја волја“, му викнал на Абдур, „крал погуби пес.“

*Абдур Рахман, дуранскиот поглавар, се продал на Север и Југ.*
*Кога топови ќе писнат од вис над Кајбер и хератски пци ќе летнат по друг:*
*Северот и Југот ќе отворат уста пред барјаците на Гилзаите,*
*сте го чуле појот – Уште колку долго? Волци на Абазаите!*

Ноќта, пред да се постави стража, улиците биле пусти.
Гувернерот прашал: „Нели ти е зорт Јар да не ти напакости?
Нели знаеш“ – му премрел јазикот пред кралевата гримаса.
Кралот мрачно одвратил: „Владеам со сета авганска раса.
Мојот пат е мој – ти гледај си го својот – а вечерва,
во постела мисли кој во Кабул ја сака твојата глава.“

Ноќе сите порти се под брава и за градот и за престолот.
На клупа под стреа во градината сам си прилегнал Кралот.
Кога ноќта е најцрна, пред муграта да се забели,
Јар Кан му се прикрал на Кралот образот да си го обели.
(Му се смееле дента во град и децата и завидливите,
и блудници го поздравувале со „касап!“ од покривите.)

Ко што ползел покрај ѕидот, го зграпчиле силни прсти.
Кралот од зад грб му рекол: „Мртов си, не пакости!
Шега ли ќе биеш со крал дење, а ноќе ќе бараш милост;
Она што го држиш в рака, чинам, е преостро за мастило.
Но за три дена од сега, ако Бог даде и снага те држи,
ќе молиш за милост и ќе ме благословиш – не сум скржав.
За секого имам милост, а најмногу, роде, за тебе.
Падна, касапе мој – немаш ти нож да ме изгребе!“

*Абдур Рахман, дурански поглавар, ги држи цврсто Северот и Југот;*
*но Гилзаите знаат, пред да окопни снегот, кога реката ќе го поплави брегот,*
*кога црвени одори ќе се прикрадат на ров и узбечко копје ќе затаи:*
*сте го чуле појот – Уште колку долго? Волци на Зука Каил!*

Го каменувале на буниште пред сонцето да изгрее,
а било заповедано, „Да умре овој не смее“.
Од фрлените камења куп над глава му напластиле,
и со секој отркалан камен вредно пак го каменувале.

Стражар еден пазел немо крај страшното ритче,
Кралот на смеа го нарекол „мое кралско гласниче“.

Дури втората ноќ, а празник бил, Рамадан,
се наведнал стражаров да чуе што шепти Јар Кан.
Од скршени ребра низ испукани усни избил кашлав здив,
„Човеку божји, избави ме од маки, те молам, се измачив“.

На свој ризик го вознемирил кралот крај девојки во сарај:
„Заштитнику на сиромасите, да умре Јар ти повелај!“

„Нека издржи до утре“, кралот бавно одговара;
„Ноќта е кратка, нека се моли, ќе научи да ме благословува.“
До зори трипати Јар Кан рекол, и повторил дење жален:
„Човеку божји, избави ме, те молам, кралот да е благословен!“

По утринската молитва, куршум во тил го избавил Јар Кан од маки,
го чул чкрапецот и го благословил Кралот, без никакви поплаки.

За ова поетите исковале песна за да се знае во целост,
и далечни морија верно да пеат за авганска кралева милост.

*Абдур Рахман, дурански поглавар, за него е оваа сказна.*
*Ја отворил устата на Север и Југ, и ја наполнил со азна.*
*Ја знаете вистината за него сега – со слатка милост полн е ко пехар:*
*сте го чуле појот – Уште колку долго? – од Балкх до Кандахар.*

## Акбаров мост

Шахот Акбар (XVI в.), со почесна титула „заштитник на човештвото“, се сметал за најголемиот од могулските цареви што владееле во Индија. Една вечер шетал преправен во обичен граѓанин покрај реката Џомти и по пат – за да помогне – пренел преку река една стара баба од ниска каста, вдовица на некој грнчар и позната караконџула. Оваа не го препознала и луто ги излеала сите свои маки на кутриот Акбар, па дури и го изгребала на образите. Го нарекла „вол“, „токмак“, „дрво“ и „аџамија“, а се покажала и уште поречовита во навредите кон неговиот везир Муним Кан – моќник што и „од скопен петел семе гребе“ со наметнатите даноци. Нејзе едноставно ѝ требало мост преку реката што секојдневно ја преминувала – а не сјајната џамија што владетелот ја планирал. Мудриот Акбар, така изгребан, имал доволно широк дух за да се насмее на своја сметка и да ја чуе мудроста од нејзината мака. Уште вечерта, шахот му заповедал на својот везир да ја заборави џамијата и да изгради мост на речниот премин токму каде што ја пренел старицата.

Киплинг ја зема оваа историска анегдота и ја преточува во песна (ориг. „Akbar’s Bridge“) за вистинската величина на еден владетел. Мостот и денес стои, и познат е под името Акбаров или Шахов мост.

———

Џалалудин Мухамед Акбар, на човештвото заштитник,
се пресели во Џаунпур со бајраците; овој шах и верник
џамија ќе градеше, да била најубава на светот;
а Муним Кан, везирот, му го подготви и нацртот.

(Високи ко надеж минариња да се вишат до небото угоре.
Длабоки ко вера и темни ко суд темели да тонат удолу.
Широки ко милост, месечево бели, да се шират градини до зори;
и Акбар заповеда, „Како е нацртана, така да се сотвори“.)

Но се замори – ќеиф се менува – од луѓе и нешта што ги владееше,
па еднаш на залез излезе Акбар и сам крај река шеташе,
без стража и водич – просто, без кралски знак или белег,
кога зачу една лута баба како вреска на речниот брег.

А тоа грнчарска една вдовица, караконџула што секого плашеше,
брзаше да ја пređe реката на скеле, но скелеџијата нигде го немаше.
па ги колнеше и него и службата; а штом чекорот на Акбар го дочу,
(наџак-баба, кавгаџика) одеднаш му се наврте нему.

Но тој ѝ одговори – Акбар ко Акбар – „Ај ќе те превеслам преку река“.
Ја нарече „мајче“, во чунот ја смести и завесла од брегот полека;
но кога вдовицата пушти јазик по својот невешт сопатник!
Ѕвездите кришум му се смееја на Човековиот заштитник.

„Ти најсмотан од сите токмаци! Оф, внуците од внука
ме чекаат гладни на праг; не можам лепче да им донесам тука –
будалава приучува занает, а го плаќа чесна баба,

името ми се сотре, а везирон, побудала, си дреме на тараба!

Муним Кан, тој татко на магариња, гледа секој ден кај врвам
по ќеифот на пијан скелеџија ил’ на волов што за весла е дрво,
Муним Кан, тој уткин вујко роден, од скопен петел семе што гребе,
морал тој да си изгради џамија, кога мост е сè што ни треба!

Осумдесет лета голтам зулум, уцени, незгоди и аџамии –
туку нов данок морал везирот да низеме за својата лична џамија;
змии, крокодили, поплави и суши на река ми ги побелеа косите,
а Алах знае (нека ме чуе!) дека мост би нè спасил сите!“

Додека таа бесно се пенеше, другиов со смеа веслаше,
но смеата само ја доразбесни – ѝ се потсмева, си мислеше;
па кога од копно на грб ја пренесе до дома – не го мрзи –
бабата одеднаш пушти нокти и му раскрвави образи...

Џалалудин Мухамед Акбар се опаша и оружа во доцен саат –
владетелот – стокмен и дотеран, но на образи му зјаат
четири бесрамни гребаници од брадата до турбанот –
и пред ѕвездите да избледат, го свика Муним, везирот.

„Алах да ги сотре сите грнчарски вдовици! Сепак, нешто сфатив.
Да, ја пренесов преку река за плата. „Да“, рече, „ми плати.
Но таа караконџула ми покажа и мудро дека збори.“
Па ја раскажа сета приказна, со сè што му рече и стори.

„Ти повелам сега, ти татко на магариња, уткин вујко стар –
јас, заштитникот на човештвото, Џалалудин Мухамед Акбар,
јас, најсмотан од сите токмаци, јас, вол, за весла аџамија –
крени ѝ мост на вештерката и батали ја нашата џамија.“

И така се изгради мостот, и Алах го благослови;
и покрај секој земјотрес, поплава и удар,
до денес мостот што везирот го изгради
ги вие лаковите преку Преминот на Акбар!

## Тажаленка на пограничниот арамија

Оваа балада (ориг. „The Lament of the Border Cattle Thief“) ја пее еден горд паштунски арамија од Пограничјето, бунтовната област меѓу тогашните Британска Индија и Авганистан. Арамијата пее од затвор: белите војници го фатиле и го осудиле поради кражба на стока. Во прангии служи робија, и му е мака што го хранат со свинско месо, кое е забрането за муслимани. Тој не се кае – напротив, луто кове одмазда и врз белците што го фатиле и врз селаните (Џати[24]) што го обвиниле. Песната има и нијанса на хумор: арамијата тврди дека претходно умерено крадел и палел, од сомилост, но во иднина трипати повеќе ќе краде и ќе прави штети, за да им врати мило за драго на селаните.

———

Оф, жалам јас по живејачка арна
  што имав во погграничен атар[25],
а трипати пожално за жена ми верна
  што плаче во Шалимар.

Долгиот *џезаил*[26] ми го зеде злотвор,
  и штитот и сабјата со тока,
ме фрлија во нивниот Главен затвор
  само за кражба на стока.

Телето ќе си мука мирно во штала,
  Џатот ќе го гледа родот од врата,
но нема да има ни *колам* ни *палам*
  додека јас не им се вратам.

Бог да му се смилува на секој Џат
  штом од нога ми падне прангија,
и Небо да ги чува и колиба и пат,
  кога ќе куртулам од робија.

Мачно се витка тврдоглав ’рбет
  над рачна мелница со прекор,
мачно е да се слуша оков при замет[27]
  кај ѕвечка на секој чекор!

Но за сета мака и за овој срам,
  за жигот на мене и за навреда,
со оган што скока ќе ви отплатам

---

[24] Џат (ориг. Jat): Индо-ариевска група што живее во Пенџаб, Харијана, Утар Прадеш и Раџастан.
[25] Пограничен атар: во атарот на Пограничјето (види „Балада за кралевата шега“ и „Балада за Исток и Запад“).
[26] Џезаил (ориг. jezail): старовремска пушка во која барутот се палел со искра од кремен-камен, паштунска пушка кременарка (види исто „Последното сати“ и „Аритметика на фронтот“).
[27] Замет (арх.): труд, напорна работа.

и арач во касапени говеда.

За секоја крава што во минато
сум ја поштедил сомилосно,
штом се вратам дома, се колнам во вратот,
ќе украдам три, најчесно.

За секојпат што сум потпалил пожар
што зацрнил прашлива нива,
со меч и со јаже, со гламја и жар,
ќе ја спалам земјата со два!

Брзо јавај по абазајски јунаци[28],
*сахибе* со коса жолта, грда –
Тивко склопчете се ко да сте Кхатаци[29],
бонерски дебели крда!

Првиот во самрак со куршум ќе го пружам,
вторите взори ќе ги пратам в неврат;
мургавиот ќе жали по копита и кожа,
а белецот по својот брат.

Црвена војна тогаш ќе ви објавам,
додека ме служат жила и чакија;
злото сторено не ќе го заборавам,
на паштунски сердар и арамија.

А ако пак ме заробите – нема лутина:
ќе ви го дозволам овој грев
што ми тискате во грло свинштина[30],
– и да ме обесите на орев!

---

[28] Борци од паштунското племе Абазаи (види исто и „Балада за кралевата милост“), кои живеат во Пограничјето.
[29] Кхатаци: припадници на паштунското племе Кхатак (ориг. Khatak), кои живеат во Пограничјето. Според некои верувања, Кхатаците водат потекло од едно од „изгубените племиња на Израел“, кои се растуриле низ светот по распадот на нивното кралство во 720 година пр. н. е.
[30] Муслиманските затвореници се бунеле кога биле хранети со свинско месо, кое се смета за погано и е забрането за јадење во исламот.

## Балада за Бо Да Тон

„Балада за Бо Да Тон“ (ориг. „The Ballad of Boh Da Thone“) е хумористична приказна во стих, со груба отвореност за она што го сочинува војничкиот живот. Приказната се одвива во Бурма (денешен Мјанмар). Киплинг никогаш не патувал во оваа земја, така што приказната е од втора рака: авторот ја чул од британски војници што биле распоредени во Бурма.

„Бо“ е титула што означува поглавар, водач, а Бо Да Тон бил познат водач на банда на бурмански дакоити. Дакоитите главно биле крвожедни разбојници и пирати што убивале, киднапирале, сакателе и ограбувале и богати и сиромаси сонародници, иако постојат записи и за дакоити што се бореле против неправда и свирепи велепоседници, а дури и им помагале на сиромасите. Некои странски медиуми ги нарекувале домородни херои и патриоти, но власта во Бурма и британските сили на нив гледале како на бандити и злосторници.

Во песната, полкот Црн Тајрон, под водство на капетанот Крук О’Нил, долго и безуспешно ја гони бандата на Бо Да Тон. Откако Бо ќе го застрела капетанот во рамото и раната ќе се искомплицира, О’Нил во треска, од болничката постела нуди награда за главата на Бо. Сепак, подоцна добива прекоманда во помирен крај и се жени со невина девојка, која нема претстава за насилноста на војничкиот живот и за крвавите дела што ги сторил нејзиниот сакан.

Во меѓувреме, Харендра, еден плашлив, дебел поштенски чиновник, кој слушнал за понудената награда на капетанот, се наоѓа во поштенски караван што го напаѓа Бо Да Тон. Чиновникот случајно се струполува од колата токму врз поглаварот и ненамерно го убива со сопствената тежина. Сепак, му ја отсекува главата, заедно со препознатливата обетка од жад на увото на бандитот, и му ја праќа по пошта на О’Нил, со барање за ветената парична награда. Младата бремена сопруга на капетанот е згрозена, повеќе од својот сопруг отколку од отсечената глава, а Крук дури и со некаква нежност се навраќа на минатото.

Кога ќе се роди, ќерката на капетанот носи белег од раѓање на рамото во облик на главата на Бо Да Тон. Според тогашните верувања, ако бремена жена одеднаш се преплаши, сликата на она што ја преплашило ќе се втисне како белег на нејзиното дете. Киплинг со ова ја затвора приказната.

———

*Ова е балада за Бо Да Тон,*
*бивш претендент на Тибовиот[31] трон,*
*кој пустошел низ областа Алалон[32];*
*како го стигнала судба и ППП[33]*
*од рака на Харендра Мукерџе,*

---

[31] Тибо (ориг. Theebaw, или Thibaw Min) бил последниот крал од бурманската династија Конбонгсет (1859–1916), крвожеден тиранин што погубил 80 свои роднини. Откако Британците го поразиле и ја анектирала Бурма, Тибо заминал во егзил, без да се откаже од престолот.

[32] Алалон: во песната, Киплинг така ја нарекува областа во која пустошел Бо Да Тон, но нема историски запис за ваква област.

[33] ППП: препорачана пратка со повратница, со откупнина, т. е. означена вредност што се исплаќа при прием (ориг. V.P.P. – Value Payable Parcels Post, collect on delivery).

*постар чиновник, ПКВ[34].*

Бо Да Тон бил воин одважен,
арамија под паунов бајрак[35] уважен.

Сабјата и пушката позлатени до врв,
бајракот крут од злато и крв.

Стрелал и силни, од тревја на Салвин[36],
косел и слаби, до тик[37] во Чиндвин[38].

Распнувал благородни, черечел зли,
а полнел и старици со керозин:

А странските вести за оваа ламја:
„Родољуб се бори за родната земја!“

Не им било гајле за домашни платформи,
за уморни белци во каки-униформи,

Што газеле низ џунгла и спиеле во штала,
и гинеле во блата, со гробови во кал,

На кралска повелба што давале глава,
за мир на земјата, за расна слава.

Најдушман од сите за овој Бо Да Тон –
бил капетан Крук од Црниот Тајрон.

Во чета, седумдесет луѓе на број,
го гонеле пустиот поглавар тој.

Момци од Галвеј[39] и секаква забит,
јуришале во смрт со шега низ заби,

Ја бакнувале ревно, со полет и стил
и калта на чизмите на Крук О’Нил.

Но постојано само баксуз ги терал,

---

[34] ПКВ: поштенски каравани на владата (ориг. G.B.T. – Government Bullock Train), доставувале владини пратки, како и приватни поштенски пратки, а се состоеле од влечни коли со впрегнати волови.
[35] Паунов бајрак: паунот, света птица во делови од Индија и Југоисточна Азија, била претставена на барјаците на династијата Конбонгсет во Бурма. Во песната, бајракот на бандата на Бо Да Тон е исто така насликан со паун.
[36] Салвин: река што тече од Тибетската Висорамнина низ Мјанмар до морето Андаман.
[37] Тиково дрво, тик: дрво од ендемичен вид во Јужна и Југоисточна Азија, познато по цврстината.
[38] Чиндвин: притока на реката Иравади во Мјанмар.
[39] Војниците на Крук биле Ирци од разни сиромашни градови и села.

пленот ѝ бегал на секоја потера.

Па силните момци од Црниот Тајрон
ко да се збратимиле со Бо Да Тон:

Ако прогон завршувал со плен да се ќари,
Бо и арамиите им се најдобри другари.

На збор на извидник – ноќен марш и трка –
низ магла, раштркана борба и престрелка –

Штом невидлив истрел од мракот засветка,
над трупот е Бо со жадовата обетка –

Село во пожар – неброени жртви –
и... пак тоа Бо оставил мртви!

Си ја колнеле среќата, ко Ирци што колнат,
му признале лукавост и вештина долна.

Мртвите под земја и залихи под катанец,
и ајде пак по трагата на вештиот крадец,

Па станало пословица и на селска слава –
„На Круково лето ќе му скинат глава“,

Го ловеле Бо од планина до поле,
се измолкнал овој и во круг ги повел;

Му ја спотнале моќта за грабежи и пљачки,
му ја зеле главната тврдина од прачки.

На крај стигнале, при бледа Деница,
до напуштен камп и пламната воденица.

Црн крст ко плуска зората ја грди,
и распнато тело, ладно, голо, варди.

Утринско ветре во ведра трчаница,
високи треви свивале перјаница.

Но одеднаш од тревата се чул пукот,
се кренал чад веднаш по звукот,

И водачот на Црниот Тајрон, Крук,
благословен бил со сачма в рака –
подарок од Бо, душманска испорака.

(Од телеграфска жица сачма искована
значи трн во месо и воспалена рана.)

Раната од куршум му загноила арно
во Мандалеј, во влажна касарна.

Раката му баботи, а Крук, „Се колнам,
камо да појдам пак Бо да го гонам!“

По долга треска, награда Крук клава,
„Давам стотка за Боовата глава!“

Болничките ладала крцкале во круг,
но Бабу Харендра (чиновникот) чул.

Помислил на трска во осој што ја сакал
околу домот, крај рибникот во Дака.

На жена и на син средношколец помислил,
па и на оружје – па се премислил.

Сонот му се скршил од страшна претстава
на Бо, кај сјае, со сребрена глава.

Си премолчел мудро и поитал на пат
да ги мами коларите за половина плата.

И месеци минале – и лоши минат сепак –
а Бо си се вратил на грабежи пак.

Но Крук од потера раце веќе кренал,
и во Симори, далеку, си зел и жена;

Една млада дама, кревка, на тато,
со коса ко сонце, со срце од злато,

Не знаела – истите раце отворени за преград
сосекле и човек во појас на препад,

Ни дека љубовните усни во домот
пресудиле крај за нечиј живот.

Ни дека очите што ја грееле од порта
зјапале без страв и во дверите на смртта.

Минатото не му било на Крук пред очи,
(а ова се нешта за кои маж ќе молчи
пред невина невеста под свој кров, кришум),

а Харендра воопшто не му бил на ум.

Но далеку, на патот за Катун, низ кал
поштенскиот караван се влечел и крцкал.

Без дамка и набор и светнат со *ги*[40],
во последната кола бил наш Бабу-џи[41].

Повремено само пред него се меткала
сликата на Бо со сребрена глава.

Но колите заглавиле, па аргатите потргале,
молснале камџиите и стражарите свикале.

Од џунглата тогаш, вреснал Бо команда
и скокнал, а зад пети – неговата банда!

’Рснала сачмарка отпоздрав во слабина
на ’рскот од пушка и истрел од карабина,

И весел револвер ѝ запеал со копнеж
на сабјата што ѕвечела по метал со надеж,

Кафена кожа бакната од бајонет
помодрела, се враќал оган збеснет.

Белите говеда со ќумур-црни очи
зјапале во душите на издив со почит.

Над чадот на престрелката шарен се кревал
паунов бајрак, се нишал, се поревал.

Најжива тепачка што видел пеливан
е напад на владин поштенски караван!

Бабу се стресол од грозната глетка,
свиснатите бутки за бег ги сплеткал,

Но кисметот сакал Бо одоздола
сам да ја нападне последната кола,

Од колата испаднал Бабу, со извик
– и паднал право врз Бо на задник!

Во државна служба со години што бил

---

[40] Ги (ориг. ghee) е прочистен путер што се користи во Индија.
[41] -џи (ориг. -ji) е чест суфикс за лично име во Индија и е неутрален израз на почит.

во ќесе и стомак Харендра се здебелил.

Сто и триесет кила, стручни пресметале,
врз силните гради на Бо тогаш слетале.

И толкава тежина од висина фрлена
не му била арна за отечената слезина.

Краток бил бојот – од пресилен шок –
паднал Бо ко вол – се срушил ко блок;

А Бабу врз него, згрчен од страв,
чул последен здив издишан во прав.

И така, недостојно, Бо умрел, амин,
крвникот не се вратил во родниот Чиндвин.

Да видиме во Симори што сега било:
Капетанот си ја галел невестата во крило,

Пискот на куршум, на ранет крик и дамар,
се маглат ко од некој далечен кошмар –

Во заборав, заборав, крв, пот и битки,
мајмун што се чепати, ридски маргаритки.

Од канија и челик штом се ослободил,
божји мир се спуштил врз капетан О'Нил.

По ридот до Симори – најстрплива мака –
еден поштар газел, со торба под рака,

„Пратка за О'Нил. Рупии сто,
молам, сахиб, наплата на место".

(Свրдел и чекан прекинале оброк
да соголат пакет, летви и восок.)

Со отворени очи и уста, на белиот стол,
со удар испаднала – главата на Бо!

Залепено на тилот нашле писмо, вели: –
„10 јан., касарна, теренски сили.

Почитуван, – Повелете, на Ваше внимание,
главата на Бо (долу) на одобрение;

Му ја зедов самиот во бој најжесток,

со више образование изврршив притисок.

Времињава се тешки, ве молам исплатете
(рупии сто) препорачано. И додајте

нешто, по волја. Стотка за крв се чини
евтино, а децата се гладни, мајкини.

Верувам, достојнику, дека Ве оставам
со искрена љубов кон Поштенскиот караван,

и дека љубезно, сахиб, ќе ми удоволите,
Срдечно Ваш,
Х. Мукерџе.“

Ко зајак што мрзне пред змиски поглед
ко пушач на опиум застаклен в недоглед,

Ко коњ што трга кон јасли со тропот,
ко уво прегладнето за љубовен шепот,

Од рацете на жената, блед, бавно
капетанот посегнал по главата на Бо.

И ко што ѕурел во она што ги бербати
новите лажици и уредните салфети,

Умот, ослободен, му полетал кон дамнини –
борба гради в гради – чад и жештини –

Брз марш ноќе и напад в мугри итро –
гајди в самрак и погреби наутро –

Смрдеа на блато – сирова реа
кога бодежот со засек ќе пресечел смеа –

Клетвите на Ирците што фрштеле без волја
под црните крстови на поплавени полја.

Ко напуштен брод што плута со плими,
од својата жена отпловил во дамнини,

Дамна, одамна, по сонце и низ тајфун
кога Бо го ловеле од Цалир до Малун.

Ко лик на мртовец што изнурнува одненадеж
очите му пламнале со ладна страст на колеж.

Жена му повџашено го гледала О’Нил
од мажи со кои во бој се соочил.

Нејзината прегратка не го задржала –
кратката им вечност не го додржала –

Двоен ужас видела – лик спроти лик –
смуртен, црн, со лузни, и црвен, див, од челик –

Му одлетал духот од нејзиното сознание
во црно, тајно време, дух туѓ до непознание.

Но главата знаела и се кривела! Без гад
ја допрел Крук сега обетката од жад.

Па топло, ко на свој, ѝ кимнал тој: „Знај,
ти добро се бореше, но загуби на крај.“

Визијата исчезнала – по страст оди срам:
„Тој погрешно толкува нешто што барам,

Ќе му пишам на Харендра!“ со нечиста совест
О’Нил се повратил – но жена му, во несвест.

Сказна ли е? Не е. Ако ти се спори,
оди и види им го детето во Симори,

Палава малечка, со ирски очи, Кејтлин –
наутро е секогаш на прошетка, во муслин –

И ќе видиш, има на рамото слабо
белег од раѓање, ко главата на Бо!

## Последната песна на Верниот Тома

Во оваа песна (ориг. „The Last Rhyme of True Thomas"), Киплинг преточува во стих една стара балада за Верниот Тома. Тој бил историска личност – Томас Лермон, шкотски бард од XIII век. Според легендите, Тома ѝ служел на кралицата на вилинското царство цели седум години, а за награда за службата, таа го дарила со волшебен дар – јазик што не може да лаже. Оттогаш бардот можел да говори само верна вистина, поради што бил наречен Верен Тома.

Во оваа балада, еден обичен, смртен крал сака да му укаже чест на Верниот Тома, да го прогласи за витез и да му подари богатство, статус и моќ. Но Тома се потсмева на таквата чест, бидејќи со поголема чест веќе се здобил во подземното вилинско царство, како и со горка награда – да не може да излаже дури и да сака. Тома му укажува на кралот дека веќе има поголема моќ од сета онаа што овој ја има или може да ја подари. Јасновиден, бардот му ги гледа тајните на кралот низ времето, му ги свири на лира, и со моќта на музиката го враќа кралот во три дела од животот: староста, младоста и средовечноста. Со најубавото и најмрачното од него искажано во песна, кралот е скршен, но и утешен на крајот.

———

Кралот побара поп и пехар,
кралот зеде мамузи и меч,
да го посвети Верен Тома за рицар,
во чест на бардовата реч.

Залуд го бараа по град и по улички,
под дрво и камен му бараа траг –
го најдоа надвор крај млечната чичка[42]
што им чува на вилите праг.

*Раснат тревја вити под бескраен свод,*
*на очи маѓепсани да им се чини*
*ко крави да пасат кротко сред род,*
*но тоа да ти биле вили скриени!*

„Доста со песна", кралот му рече,
„доста со песна, спреми се за кнез,
да положиш заклетва и бдееш над меч[43],
зашто ќе те посветам за витез.

Зашто ќе ти дарам благороден ат,
и грб, и мамузи, и паж со силна рака,
и кале, и власт, и свита, и дукат,

[42] Чичка: млечната чичка, со нејзините пувки, се сметала за билка што означува присуство на вили и вилински предели.
[43] Бдеење над меч: дел од протоколот за ракоположување за витез било заклетва на верност и служба, и целоноќно бдеење над витешка опрема и оружје; витешките мамузи ги давал владетелот што го земал витезот во своја служба.

и земја колку што душа ти сака.“

Верниот Тома се насмеа над лира
и обрна лице кон поведри неба.
Таму, на ветар од триста немира,
пувка од чичка се вее и колеба.

„На други веќе имам дадено завет,
и горка ми испадна заклетвава.
Бдеев над оружје цела ноќ, налет,
таму каде други губат глава.

Имам веќе копје со врв од кован пламен,
штитот ми е излеан од месечев лед;
освоив мамузи во вилин свет темен,
под земната кора се стекнав со углед.

Та што би правел сега со меч сјаен, крстен,
и што би правел јас со горд вранец млад,
да растурам ли во трева вилин црн прстен[44],
да се скарам ли со родот од Вилин-град?

Што би правел сега со имот и жита,
со грб и земја, со меч и појас,
што би правел сега со паж и свита,
кога крал со своја власт сум јас?

Праќам на исток и праќам на запад,
праќам на патишта далечни, чести;
до зора во подем, до самрак во пад,
сите пратеници се назад со вести:

Вести за земја што стенка без воздух,
вести за море што рика од бури,
и вести за призрак, тело и дух,
и човек, заплетен во овие три.“

Кралот се гризна за уста немо
и удри по бедра од нетрпеливост.
„Жими вера и душа, Верен Томо,
не арчиш ум на слаткоречивост!

Колку сакам можам кнезови да сторам
од гордост и ќеиф во секое време,
да трчаат пред мене, ил’ да се борат,

[44] Вилински прстени се нарекувале црни кружни траги во трева што наводно вилите ги оставале по ноќите поминати во вилинско оро.

да служат на чеда од моето семе.“

„Што ми е гајле за кнежевско крдо
или за чеда од твоето семе?
Дури не заслужат име гордо,
подобро да бегаат од мене.

Јас правам чест на голема уста,
ко срам што опевам во рима цврста,
и со пци да трчам по улица пуста,
и со поп да пеам под селски крст.

Некои ми дарат алово злато,
некои ми дарат сребрени пари,
некои ми дарат лепче бајато,
зашто сиромаси се и стари.

Како што пеам за златник в џеб,
исто пеам добро и за една пара,
но најдобро пеам за корче сув леб
што простите го дарат.“

Кралот наземи тогаш грст сребро фрли,
сребро од шкотски пари без цена,
„Да дојдам со плач на бедник“, се жали,
„би свирел ли тогаш за мене?“

„Кога им свирам на невини чеда
за раце ме држат и не се двојат.
Кој си па ти“, Верен Тома гледа,
„да јаваш горд а тие да стојат?

Сјавај од гордиот ждребец без спор,
од високо премногу чинам ми збориш,
и ќе ти сковам трикратен збор,
па осмели се да ме повитезиш.“

Кралот од гордиот ждребец сјава,
на карпа се потпре, на земја се посади.
А Тома му се сврте, „Сега внимавај,
ќе ти искорнам срце од гради!“

Верниот Тома засвире на лира,
а вилинска лира да лаже не смее.
Од првиот звук што Тома го пребира,
солза од окото на кралот се лее.

„Оф, гледам љубов изгубена дамна,

со надеж пуста што уште не венее,
а сè што сум сторил скришно и срамно
писка ко змиско гнездо по мене.

Напладне – напладне! – Сонцето гине,
ужасна клетва ме гони, не мине.
Верен Томо, под плаштот ти скриј ме,
Господи Боже, па не ми се гине!“

*Раснат тревја под синиот свод,*
*се протега поле и крај речен ток,*
*на сонце се грее змиски пород*
*во жега над јаз, голет и вруток.*

„Смири се, кроце“, Тома му рече,
„Бог ќе ни суди на самиот крај.
Со поарен збор ќе го кренам сега
облаков што го надвиснав, знај.“

Верниот Тома засвире на лира
што ѕвони и ѕуни нежно во фат,
на следниот звук што Тома го бира,
посегнува кралот по меч и по ат.

„Слушам чекор кај смели борци газат,
сечила и копја на сонце им сјаат.
Итаат стрели од папратта, мазни,
летаат ниско и ѕвонливо пеат!

Прати ги моите барјаци в бој,
нека езди во јуриш коњицата смела;
во вжарена битка се среќници во строј –
никогаш ваква не се водела!

*Раснат тревја под свод од синевина,*
*сведнати билки, а горе ведрина.*
*Таму со писок на ветар минат*
*соколи млади бродат во висина.*

Воздивна Верниот Тома над лира
и промени песна на средна жица;
последниот стих што сега извира
на младоста кралева – посмртница.

„Сега сум принц и што арно ми е
да љубам мило либе без страв;
чекориме со браќа во едноумие,
по срна терам ждребец сред прав.

Загарите лаат, ќе испуштат душа,
еленот зад густеж од врби се крие,
љубовта моја на прозорец слуша
кога ќе дојдам, да ме замие.

Просто сум среќен од што сум жив
(сум видел очи на милна љубов права),
што трчам по рајски шуми без здив,
во Едем, крај Адам, исправен во става.

*Под ведро сино небо се веднат тревја,*
*на ветре и облак благо си врне,*
*во шумата елен на пат сред дрвја*
*запира, се врти да сочека срна.*

Тома ја одложи лирата од магија,
се поклони ниско, се зготви за пат;
затегна узда, на седло узенгија,
и го крена и кралот на ат.

„Дал' спиеш, кралу?“ праша Тома знаен,
„Седиш и думаш, со дума ли си свесна,
на јаве или сон? – знам, до сонот краен
не ќе ја заборавиш оваа песна.

Ти испеав сенка од сонцето горе
да застане пред тебе, да исплаче бол,
под нозе ти кренав почва и море,
и ти го стемнив сводот гол.

Те испеав горе до божји кохорти,
ти испеав средишна душа во три.
те испеав долу до адските порти,
а витез од мене ќе правеше ти!“

## Опчинувањето на Теди О’Нил

Оваа елегија (ориг. „The Witching of Teddy O’Neal“) е за еден младич што пошол „по ридот“, каде што го опчинила жена, една од вилите или од „ридскиот народ“, како што Киплинг ги нарекувал натприродните битија од ирските преданија. Теди го привикала музика кон едно камено кале во ридовите – митолошката тврдина Финвара[45]. Таму Теди бил опчинет, а кога се вратил од ридот, бил сосема изменет, како да ја оставил сопствената душа кај вилите.

Меѓутоа, оваа песна е двозначна: веројатно станува збор за парабола на судбинската пресвртница за некој млад офицер во Британска Индија. Тој отишол на воено отсуство во ридската постојка Симла и се вљубил во нечија сопруга, што му ја запечатило судбината – никако на подобро. Вонбрачните афери на млади службеници и офицери со запоставени сопруги на други службеници и офицери биле едни од многуте вообичаени патишта на хедонистички застранувања. По овој пат, „по ридот“, често поаѓале, и ретко се враќале, многу надежни Британци во колонијална Индија.

———

Теди О’Нил појде по ридот:
  душа од човек беше бил О’Нил,
  но вилински светла на пат да му биле,
  песна го повика кон кале зад ѕидот;
мој Теди ни молба, ни прекор, ни сила
  не го одвратија од ридските вили.

Теди О’Нил појде по ридот:
  најдобар човек Теди беше бил,
  но го завлече жица што вила ја влече,
  со срце во пламен од песна што ечи;
а за Теди, странец, опасност клечи
  на дворот Финвара, мој Теди О’Нил.

Теди О’Нил се качи на ридот:
  убав ко утро, мој Теди се фати
  во танц со самовили – е’н, два, три;
  вкуси вилно вино и се одврати
од мене, и не ми се врати;
  Финварското вино Теди го преобрати.

Теди О’Нил потона во ридот.
  Црно кале го голтна Теди пред нас;
  му се молев на бога застанат пред ѕидот,
  а внатре ечи врева, смеа и глас
од гозбата за него – не му најдов спас,
  оти вила го опчини мој Теди тој час.

[45] Финвара носи можна референца на тврдината на Фионбар, кралот на боговите во древните ирски преданија, кој исто бил и крал на мртвите.

Теди О’Нил од ридот се симна,
не брат ми, не мојот Теди О’Нил,
на усни му гори црн бакнеж од вила,
не ми дојде жеден на гозба да пие;
вили го крунисале, врзале, опчиниле,
под чинки на Финвара мој Теди О’Нил е.

Теди О’Нил кон дома се упати –
но само во тело мој Теди се врати
со уста под печат и со секнат глас,
а знам дека срцето по ридот му крати
кон вилата со која застрани, остана и плати
со душа – о кутар, мој Теди, си ти.

## Гулабот од Дака

„Гулабот“ (ориг. „The Dove of Dacca“) ја раскажува легендата за несреќната судбина на последниот бенгалски раџа од Дака, веројатно Дауд Кан Карани (1572–1576 г.). Бенгалското кралско седиште било во Гаур, еден од најголемите средновековни градови на Индискиот Потконтинент.

Во одбрана од силите на „исламските кралеви“ – по сè изгледа, ова се однесува на мугалскиот емир Абдур Рахман (протагонист и во „Балада за кралевата шега“) – индискиот раџа излегол со голема војска за да го пресретне непријателот. Несигурен во исходот од битката, со себе носел гулаб гласник, да го испушти од пазувите и да одлета дома во Дака доколку тој загине и ја загуби војната. Во тој случај, било договорено неговото семејство и слугите да ја запалат палатата и самите да изгорат во пламен, за да избегнат бесчестење, изживување и разбојништво во рацете на свирепите Мугали. Раџата извојувал тешка победа, но гулабот случајно му се измолкнал и одлетал дома. Попусто поитал накај палатата по гулабот, но се вратил навреме само за да се фрли на пеплиштето од домот во кој лежеле коските на неговите најмили.

Тоа бил крајот на бенгалските кралеви, кои исчезнале од Свитокот на Кралевите (ориг. Roll of Kings), односно од историските листи на познати владетели. Историски, Гаур бил напуштен поради чума, а и до денес неговите урнатини се празни.

———

Пуштен, пркнал гулаб кон раџино кале –
   побегнал од колеж под исламски сечила –
и така, Гаур Град трња го обвиле.
   Гулапче – гулапче – о, гулапче гласниче!
Бело предавниче, со несреќа на крила!

Раџата од Дака под ѕидини застанал;
   во пазуви скрил гулаб, гласник свој –
„Ако се врати, знајте сум паднал.“
   Гулапче – гулапче – о, гулапче гласниче!
На срце привиено во најжесток бој.

„Запалете сè – дворец, крепост, кале –
   никаков плен да не падне кај душман.
И вие легнете и заспијте во пламен,
   ако гулаб – ако гулаб – ако гулаб гласник
се врати сам на дворскиот таван.“

Кралевите од север во бој ги раштрка –
   Раџата од Дака сите ги погуби.
Зовриен од колеж, се наведна над река,
   а гулабот – гулабот – о, тоа гласникот!
се сети на гнездо, на малечки гулаби.

Се измолкна од пазуви и крилја отвори,
   одлета надвор од досег на глас;
долета до дворецот во рани зори.

Гулапче – гулапче – о, мало гласниче,
ти летна, и падна кралството за час!

Кралиците на Дака легнаа во пламен –
заспаа во пожар во древниот дворец –
чест да си спасат од срам безбожен.
А гулабот – гулабот – о, тоа гласникот,
си гука над гнездо на зачаден ветрец!

Раџата поита птицата да ја испревари,
го збодна ждребецот најбрзо да лета.
Пристигна, но дворецот под нозе му се жари;
а гулабот – гулабот – о, тоа гласникот,
сам на небото стражари.

Над Раџино кале гулапче се надвисна,
побегна од колеж на исламските али;
затоа Гаур денес во трња е обраснат,
и Дака згасна од две крила мали.
Гулапче – гулапче – о, гулапче гласниче,
од Кралските Свитоци исчезнаа Бенгали!

## Последното сати

*Сати* (анг. sati или suttee) е древен индиски обред на спалување на живата вдовица на кладата на која гори телото на починатиот сопруг. Обредот бил традиционален за повеќе касти и често практикуван меѓу владетелите на Раџастан, Раџпутите.

Потеклото на зборот е од санскритскиот збор за „чисто“ и „право“, а во контекстот се интерпретира како „добра, верна, вистинска сопруга“. Името на обредот е исто со името на божицата Сати, сопругата на богот Шива, која прва се самозапалила. Во полигамната Индија се сметало дека вдовицата што извршила *сати* ќе остане сопруга на својот маж и во задгробниот живот со својот последен и краен чин на верност. Според традицијата, одлуката на жената да пристапи кон *сати* морало да биде свесна и доброволна, иако во други дела за Индија, неретко се спомнува дека вдовиците се опивале со наркотични средства (како хашиш) за да соберат храброст да се фрлат во огнот. Еднакво се познати и случаи на присилно *сати*, каде што роднини на вдовицата ја опивале и ја присилувале на ритуално самоубиство. Обредот бил забранет во Британскиот Раџ во 1829 година, а во индискиот закон самоубиството е криминализирано, но обичајот продолжил со извештаи за неговата практика дури до 1987 година, ако не и до ден-денес.

Раџпутите биле владетели на кралството Раџпутана или Раџастан во денешна Индија. „Последното *сати*“ (ориг. „The Last Suttee“) ја раскажува приказната за смртта на еден индиски раџа и неговата кралица. Кога раџпутскиот крал Удаи Чанд умира, ја подготвуваат неговата посмртна клада за ритуално да му го спалат телото. И неговите жени кралици сакаат да се фрлат во истиот оган во *сати*. Во ова ги спречуваат стражарите, кои го затвораат женското крило. Сепак, една кралица е решена да умре со својот крал: преправена во танчарка, минува крај стражарите и оди кај кладата. Се обидува, но не смогнува храброст да се фрли во огнот, та замолува еден благородник да ја убие. Овој не ја препознава под велот и ја куди, но на крајот ѝ удоволува и ја сосекува со меч и со пофалба. Со тоа, само таа од сите кралеви жени извршува обредно *сати*, верувајќи дека така ќе владее во задгробниот живот како единствена невеста на својот крал.

———

Удаи Чанд легна смртно болен
  во замокот крај Гунгра-рид[46].
Саноќ посмртни гонгови ѕвонат
за душа на кралот воздигнат,
саноќ се крева лелек трогнат
  од женското крило[47] зад ѕид.

Саноќ благородници доаѓаат и одат,
  кнезови на надворешни стражи[48]:

[46] Гунгра (ориг. Gungra): не е познат рид под тоа име во Раџастан.
[47] Женско крило или зенана (ориг. zenana): одделено крило од куќата или палатата каде што престојуваат единствено жени и дел што може да го посетат единствено машки членови на фамилијата.
[48] Надворешни стражи: почесна гарда на кралот, која стои надвор од неговата сала и ја чува вратата од натрапници.

саноќ светка челикот добар
на џезаил[49] од Тонк[50] и сабја од Улвар[51],
на узда од Мевар[52] и оклоп од Марвар[53] –
во дворот тропка и тревожи.

Во Златната сала[54], саноќ се бори
кралот од душа да не се раздели:
се слуша скриен плач на секоја педа,
шепот на невидени жени што редат,
и кралицата на Бунди[55] гладно гледа
во смртта што дал' ќе ја дели.[56]

Почина взори – посмртен пламен скокна
од врвот на ридот до каналот,
од гребенот на Абу[57] до Малва[58] изорана:
и лелек до лелек до ѕвезди се крена
од зад решетки[59] на пуста *зенана*
– се дозна за смртта на кралот.

Нем свештеник клекна да му врзе вилици,
за клада во одора спремен.
Кралицата на Бунди викна: „Можеа
ли мајките ни да умрат ко што умреа –
во брачна постела крај господар изгореа!
Надвор, жени! – во пламен!"

Ги замандаливме високите порти:
бели раце на врати се плетат:
пред невидливи нозе во топот
во трк да го преминат опкопот,
се спуштија резиња, на тапани тропот –
и гулабарникот[60] не се разлета.

---

[49] Џезаил (ориг. jezail): паштунска пушка кременарка (види исто „Тажаленка на пограничниот арамија" и „Аритметика на фронтот").
[50] Тонк (ориг. Tonk): град во Раџастан, во близина Џаипур, на брегот на реката Банас.
[51] Улвар (ориг. Ulwar): денешен Алвар, град и административен центар на истоимената област во индиската држава Раџастан.
[52] Мевар (ориг. Mewar): друго име за кралството Удаипур во Раџастан.
[53] Марвар (ориг. Marwar): друго име за областа Џодпур во Раџастан.
[54] Златна сала: навистина постои Златна соба во градската палата на Удаипур.
[55] Бунди (ориг. Boondi, Bundi): град во областа Хадоти во државата Раџастан, познат по убаво украсени палати, тврдини и езера.
[56] Кралицата не знае дали ќе умре заедно со кралот на посмртната клада.
[57] Абу (ориг. Abu): планината Абу е највисока од планинскиот синџир Аравали во Раџастан.
[58] Малва (ориг. Malwa): денешна држава Мадја Прадеш во Индија.
[59] Решетки на зенана: прегради направени од густи решетки низ кои жените можеле да гледаат без да бидат видени, биле вообичаени во женските крила.
[60] Гулабарник: аналогија на женското крило, во кое живеат жени гулабици, заштитени но и затворени под стража.

Едно лице ѕирна удолу во мугри,
   и со смеа ни викна од кров:
„Еј, пуштете ме: овде плачат без усул –
Азизун[61] сум, од Лакно[62] танчарка ѓул[63]!
Стаорците бегаат кога кровот е трул,
   па да барам покровител нов.

Оти владеев со кралот – а кралицата не – но
   кралиците ќе владеат со мене отсега!
Чувајте ги нив, но пуштете ме да минам,
да не го платам сет долг до сега чинам
под камшик и на маки!“ Скокна во градина,
   а чуварите, тмурни, ја пуштија да бега.

Чуле тие дека кралот си изарчил душа
  на некоја танчарка родум од север:
пред тапонос бог од Лакно се поклонувал,
земјата по која одела тој ја целивал,
од најмалата насмевка ѝ се опивал,
   и убивал на нејзин пијан абер.

Го пренесовме кралот кај неговите предци,
   на гробјето на сончев род висок:
кај сив мајмун се ниша и паун се гизди
врз дрворез и прегради украсени со ѕвезди,
крај кралската куќа, кај вепар бразди
   наноси на пустински песок.

Учениот му ги исчита титулите на глас,
   кладата ја потпалија старешини:
„Пријателе на Англија, бестрашен везир,
кнез од Луни[64] па сè до Џајсалмир[65],
господару на пустината на Биканир[66],
   кралу на џунглата – замини!“

Саноќ црвен пламен го бодеше сводот
   со трепетно копје по ветар што ползи:
од еден урнат храм на огнот се прикраде
една жена под вел, а плачеше саде,

---

[61] Азизун (ориг. Azizun): легендарна куртизана и танчарка од Канпур. Овде песната сугерира дека кралицата на Бонди се преправила во танчарка од ниска класа, која не е под обврска да престојува во *зенаната* бидејќи нема чест. Овие танчарки куртизани се движеле слободно од еден до друг покровител или од една до друга куќа на забава.
[62] Лакно (ориг. Lucknow): главен град на државата Утар Прадеш во Индија.
[63] „танчарка ѓул“: танчарка убава ко ружа (арх.).
[64] Луни (ориг. Luni): река во западен Раџастан.
[65] Џајсалмир (ориг. Jeysulmeer, Jaisalmer): град во Раџастан, познат и како „Златниот град“.
[66] Биканир (ориг. Bikaneer): град во истоимената пустина во Раџастан.

го викаше кралот – но сѐ без фајде,
   не се сепна тој на нејзини солзи.

Тој не ја виде борбата – меѓу страв
   студен и жешка желба –
трипати таа отскокна од клада,
трипати од срам се удри во гради,
трипати ко ранета гулабица се посади
   со лелек крај огнот, без разделба.

Еден човек ја гледаше на дострел од огнот.
   Тој стоел при секој поход
крај кралот, во игра, во бој силов,
пред нож од заседа, при вепров лов,
но сега стар и сив беше кнезов,
   на кралицата на Бунди ѝ беше род.

Викна тој: „Симни го, бесрамнице,
   велот од лице[67]! Тебе ти е без фајде!
Кој го потчини кралот, и земја и ризница,
на волјата сладострасна на една блудница!
Ќе воскресне ли пепелта од жиг[68] со плускавица?
   Клекни и викни го, ајде!“

А таа: „Жими верата на мојава погана душа,
   сакав сѐ зло што сторив со блудот
да очистам во огнот, враќајќи си ја доблеста,
да легнам крај кралот, да ја заслужам честа
да кралувам на небо ко единствена невеста,
   а другите жени нек’ врескаат во адот.

Туку го осетив здивот на огнот,
   и тешко е да се умре храбро!
Но го преколнувам раџпутскиот кнез
да го извалка такурскиот[69] меч со рез
на неблагородна крв со занает од ќумез...“[70]
   Такуринот одврати: „Добро.“

Го извлече мечот и мавна: острицата
   го испи животот од гради мал.

---

[67] Кнезот смета дека велот е само за чесни жени, а танчарките и другите јавни жени смее да се појавуваат во јавност со непокриени лица. Оваа, прекривајќи го лицето со вел, се однесувала како чесна жена.
[68] Жиг: проститутките и куртизаните биле обележувани со жигови или тетоважи од страна на нивните сопственици.
[69] Такурин, такурски (ориг. Thakoor, Thakur): овде во смисла на раџпутско благородништво.
[70] „Неблагородна крв со занает од ќумез“: кралицата се претставува како танчарка куртизана од ниска каста, со најнизок можен занает.

„Мислев кралицата ќе се соочи со огнот сама,
но блудница умира место раџпутска дама –
Сестро, премини, исчистена од срам, а
   мирно почивај со својот крал!“

Црна цепаница се распукна над бела:
   ниските пламења во витка буица,
ко колеж вцрвени, ко челик посинети,
во трепет од кралската глава до пети,
скокнаа пак, свежо нахранети
   со срцето на – бундиската кралица!

## Гробот на стоте глави

Песната може да се нарече и „Череп-кула“: оваа страшна традиција ја познаваме од наследството на азијатските народи, прво Монголите, а подоцна и Турците, преку кои стигнува и на Балканот (види Ќеле-кула во Ниш). Азијатските кули од черепи на погубени непријатели служеле како паметник на некоја победа (или паметник на поразот на победените), како обележје на гроб на некој великан, но и за да ги заплашат противниците и потчинетите народи.

Во „Гробот на стоте глави“ (ориг. „The Grave of the Hundred Head“), еден млад британски поручник е убиен од заседа од бунтовничка пушка во џунглата во Бурма (денешен Мјанмар). Неговиот индиски одред го закопува со плач и почести, но решаваат дека и сто Бурманци мора да платат со глава за животот на белиот офицер. Со таа цел, го таманат бунтовничкото село Пабенгмеј во близина и отсекуваат сто глави на убиените. Ги редат на куп, сè уште крвави, врз гробот на својот поручник, со главата на локалниот воен водач (*бо*) на врвот. Ужасниот чин предизвикува локалното население да престане со нападите, но и да се отсели. Во Англија, мајката на загинатиот поручник продолжува неутешно да плаче по својот син единец.

Од историска перспектива, Британската Империја ја анектирала Горна Бурма во 1886 г. При потиснувањето на бурманскиот отпор, имало серија целни убиства на британски офицери од заседа. Кој било од историските инциденти можел да му послужи на Киплинг како инспирација за оваа песна, иако не е познато дали наведената череп-кула навистина постоела.

———

*Има една вдовица во поспано гратче*
*   која липа по единец син;*
*има еден гроб на реката Пабенг*[71]*,*
*  од кој бегаат мештани;*
*и има еден субадар*[72] *Праг Тевари*
*   кој говори за страшниот чин.*

Пукот од пушка одекна во џунгла,
   во бег, се чу смеа и шепот,
и војниците, Првите Шикари[73],
   го кренаа на поручникот трупот,
со голема модринка на чело
   а на тил, разнесен черепот.

Праг Тевари за *субадар*,
   со Хира Лал за *џемадар*[74],
презедоа водство над одредот

---

[71] Реката и селото Пабенг: не се познати такви топоними, иако наликуваат на постојните Луанг Прабанг (град) и Конг Пабенг (водопади), и двата на реката Меконг.
[72] Субадар (ориг. subadar): главен домороден офицер на одред обични војници (сепои) на Индиската армија, дел од британските вооружени сили.
[73] Првите Шикари: измислена воена единица на британската армија. *Шикари* (ориг. shikari): ловци.
[74] Џемадар (ориг. jemadar): втор по чин по *субадарот* во истиот одред.

од дваесетмина во логор,
ги поведоа долу кон реката
со телото на белиот сердар[75].

Го погребаа момчето на брегот,
крај тело под покров клечеа –
за својот мртов поручник
мажи од туѓ сој плачеа –
кренаа *самад*[76] во негова чест,
паметник на кој помолчеа.

Се заколнаа на света вода[77],
на солта[78] што ја јадат, на намера
душата на поручник *Ишмит*[79] Сахиб
да оди при свој бог по вера
со сто бурмански борци
да ѝ отрилат рајски двери.

Маршираа ноќта до мугри
Првите Шикари, стрелци,
стигнаа до Пабенгмеј-село
– бунтовници и земјоделци –
*џингал*[80] ја покрива чистината,
во земја забиени колци.[81]

*Субадарот* Праг Тевари
нареди да се наполнат цевки,
постави дузина војници
под селскиот ѕид, тивки;
други на крило со *џемадирот*
низ посевите кревки.

Повикаа Првите Шикари,
па стрелаа и убиваа од брег,
го свртеа расклештениот *џингал*
кон мештаните во досег.
Крилото на *џемадирот*
ги сосече во бег.

---

[75] Сердар (инд. sardar): водач, војсководец (арх.).
[76] Самад (ориг. samadh): споменик, паметник.
[77] Света вода: не е христијанска референца. Света била водата благословена од индиски свештеник за локални верски обреди.
[78] Киплинг прави врска со етимолошкиот корен на зборот „salary“, плата, кој потекнува од „сол“: римските легионери биле платени во сол. Односно, индиските војници се заколнале на платата што ја примале.
[79] Ишмит: индиски изговор на презимето Смит.
[80] Џингал (ориг. jingal): топче од домашна изработка.
[81] Во земја забиени колци: дрвени колци или метални шилци се поставувале во земја како одбрана од коњица и пешадија.

Долго траеше утринската кланица,
   долга листата на мртви под облак,
сто глави на крај отсекоа,
   сто глави на ајдук и јатак;
и луѓето од Првите Шикари
   се вратија на гробот пак.

Секој човек носеше корпа
   румена ко рацете тој ден,
румена ко пламнато село –
  Пабенгмеј, опожарен;
од корпите што капеа по пат
  порумени и друмот зелен.

Ги наредија трофеите високо
   во череп-кула на стожер,
череп врз череп изобличен
   слепо се криви ко аждер,
а втиснати во чадена кожа
   гнев и ужас и чемер.

*Субадарот* Праг Тевари
   ја стави главата на *бо*[82]
врз триумфалната кула,
   а под него на синот негов –
со меч и паунов бајрак[83]
   да се памти години сто.

Така *самад-от* беше совршен,
   така поуката беше јасна
за гневот на Првите Шикари –
   за цена на белец злогласна;
и се вратија Првите Шикари
   во логор, гневот им спласна.

Тогаш тишина надојде до реката,
   молк врз брегот се прелеа,
и пушки веќе не пукаа;
   и храбри водачи се селеа
   оти за Бурманци цената
   на бела глава е преценета
ако чини сто нивни, велеа.

---

[82] Бо (ориг. boh): титула на племенски водач или водач на дакоити (види исто и „Балада за Бо Да Тон“).
[83] Паунов бајрак: паунот се сметал за света птица во делови од Индија и Југоисточна Азија и доминирал во домашните одличија (види исто „Балада за Бо Да Тон“).

*Има една вдовица во поспано гратче*
*која липа по единец син;*
*има еден гроб на реката Пабенг,*
*од кој бегаат мештани;*
*и има еден субадар Праг Тевари*
*кој говори за страшниот чин.*

## Младиот британски војник

Оваа песна (ориг. „The Young British Soldier“) е од раната збирка *Песни од касарната* (1889). Замислена е да се пее на мелодија, со рефрен, а користи уличен – или касарнски – јазик. Содржи искусни војнички совети за голобрадите британски момчиња неодамна пристигнати во Индија, кои без доволна воена обука или предзнаење за она што ги чека, се однесуваат на неодговорен и опасен начин.

_____

Кога неспремно регрутче на Исток се праќа
ко дерле се носи, за шише се фаќа
и се чуди што често болест го пружа,
пред да го биде за војник да служи.
   Да служи како војник,
   да служи како војник,
   да служи како војник,
   војник на Кралицата!

Секое регрутче пријавено денес,
врзи го ранецот и чуј ме ти мене,
ќе ти опеам војник како што годи;
војник, и со него сѐ што оди.
   Оди, оди, оди со војник...

Прво, не оди на тезга со рум на пазар,
ти продава нож што утроба дразни.
Пиј, жив челик ќе ти го изеде газот[84]
што е лошо за младиот војник.
   Лошо, лошо, лошо, за еден војник....

Кога колера имаш – ќе имаш, без сомнеж –
чувај се од влага и глуми дремеж,
болеста влегува штом румот се лади,
на војникот душа низ црева му вади.
   Ва-, ва-, ва-, му вади на војникот...

Но најлош душман е сонце ко лава,
ќе носиш шлем и жега да мава,
покојникот само има гола глава,
ќе умреш ко будала војник.
   Будала, будала, од војник...

Ако строг заповедник те кори за умор,
не крескај ко жена, не викај во страст,

[84] Се мисли на локално произведен алкохол во нехигиенски услови, кој може да ги уништи цревата, да разболи и да убие, како и дизентерија, болест што во тоа време имала значително повисока смртност.

речи „веднаш“ и „добро“, и мисли
на пиво, за војникот пиво е спас.
  Пиво, пиво, за војникот пиво...

Ако мора да се жениш нека биде стара –
вдовица на наредник секој би барал,
џабе е убава, ако лебот е дрво,
на војник ни љубов не му е прва.
  Прва, прва, не е прва за војник...

Ако жена ти згреши со пријател твој,
не пукај во кревет – ќе висиш без бој!
Нека си ја земе, пекол им е жетва,
ќе избегнеш војничка клетва.
  Клетва, клетва, за војниците клетва...

Кога првпат под оган ти би ја здувнал
не гледај ни мисли на другар кој бувнал,
верувај на кисмет и цени што си цел
и јуришај ко војник да си смел.
  Смел, смел, како војник смел...

Кога пола куршумите ги арчиш во празно
не е, „Мартинке[85], кучко безобразна“,
створ е ко тебе – ако добро се стегне,
на младиот војник добро ќе му легне.
  Ќе легне, легне, ќе му легне на војник...

Кога облините ги тресе како фина дама,
оружјето противничко е спремно за галама,
пукај ниско в тела и не гледај во пламен,
оти татнежот на војник не му е рамен.
  Рамен, рамен, на еден војник рамен...

Командирот мртов и наредникот твој,
сети се, се стрела за бегство од бој.
Па слушај команда, држи се, не пекај,
и ко војник на поддршка чекај.
  Чекај, чекај, како војник чекај....

Кога си ранет и сам на авгански полја,
а жените им касапат кој лежи без волја,
дофати пушка и пукај си во глава
и ко војник сам оди пред Бога во слава.

---

[85] Мартинки се британски пушки од типот Мартин-Хенри, употребувани пред и за време на Првата светска војна. Се употребувале и на Балканот за време на Балканските војни.

Оди, оди, како војник оди,
Оди, оди, како војник оди,
Оди, оди, како војник оди,
Оди, оди, како војник оди.
Војник на Кралицата!

## Рунто

Песната е во форма на груба, горко-ведра здравица – од војник за војник, со чесно признание за вештините на поразениот непријател. Британскиот војник им оддава почит на суданските племенски воини, персонифицирани под заедничко име „Фази-Уази“ (ориг. „Fuzzy-Wuzzy“), овде слободно преведено како „Рунто“. Мотивот за ова име, како и за преводот, е во традиционалните рунтави „фризури“ (во песната опишани како „пласт сено на вратот“) на суданските воини од полуномадското племе Беџа, со кои Британците често се судирале во текот на египетските кампањи во XIX век. Треба да се напомене дека со текот на времето, името „Фази-Уази“ станало погрден збор за црната раса воопшто, и денес се смета за расистички и неприфатлив збор.

Говорителот во песната набројува со какви извонредни воини се соочиле (често во пораз) британските сили во многубројните војни во колониите. Тврди дека од сите нив највешт непријател бил суданскиот Рунто. Стиховите опишуваат како племенскиот воин ги надитрил и ги надвладеал британските технолошко надмоќни сили, и колку вешто и долго се борел, иако на крајот бил поразен.

Потребно е да се појасни и поимот „британски квадрат“, кој Рунто славно го пробил. Ова се однесува на формација на пешадијата во одбрана од коњица, која се покажала непробојна за време на Наполеонските војни. Квадратната формација на времето била симбол на непобедливоста на британските армиски сили, но со појавата на огнено оружје, таа почнала да ги покажува и слабите страни. Токму во текот на суданските кампањи, историјата бележи најмалку два случаи во кои британскиот „квадрат“ бил пробиен.

———

Сме се бореле против секаков воин преку море,
  некој бил кукавица, а некој храбар:
Патан, Зулу, Бурманец[86] – добро нè изгорел;
  но Рунто од сите нив беше најдобар.
За него не добивме ни скршена пара[87]:
  од заседа ќе ни препне коњи[88] – резили –
кај Суаким[89] ги скина нашите стражари,
  ко мачка со глушец игра со нашите сили.
      Во твоја чест, Рунто, дома во Судан;
      прва класа борец, а беден си паган;
      еве ти свидетелство,[90] а ако сакаш потпис,
      доаѓаме на игра на прв твој допис.

---

[86] Патани, Зулу-воини и Бурманци: сите биле вредни непријатели на британската војска во разни војни во XIX век: Патаните (Паштуни) во Авганските војни, Зулу во Јужна Африка, а Бурманците во денешен Мјанмар.
[87] Во смисла дека „што и да извојувавме, плативме полна цена за тоа“.
[88] Една од успешните тактики на суданските воини против британската коњица. На терен со ниски грмушки и висока трева, Суданците се криеле при земја за да пресретнат јуриш на коњица, ги пропуштале јавачите, и кога овие ќе ги изминеле, им ги препнувале коњите одзади или им ги сечеле тетивите на животните, ги кутнувале јавачите и, паднати на земја, ги убивале.
[89] Суаким (или Савакин): главното пристаниште во Источен Судан на Црвеното Море.
[90] Британските војници добивале свидетелства за разни видови специјализација во одредени воени вештини, па песната му нуди такво свидетелство и на Рунто како пишана потврда дека е првокласен борец.

Кај Кајбер[91] Паштунот душа ни извади,
  Бурот[92] од милја со куршум нè нагости,
Бурманецот ни даде треска од Иравади[93],
  а Зулу-одредите[94] нè средија во стил:
но од такви како нив сè што испивме
  е боза спрема она што Рунто ни го бутна;
весниците тврдат дека цврсто настапивме,
  но човек по човек, Рунто нè кутна.
    Во твоја чест, Рунто, и на сите твои блиски;
    мора да те скршиме, ни наложи мандатот.
    Не е баш фер што наш куршум те списка[95];
    но на сè против тебе, ни го проби квадратот.

Рунто нема печат ни свои новини,
  нема тој медали ниту ко нас награди,
па еве му потврда за докажани вештини
  со дворак меч[96], гради во гради:
од џбун до џбун скока како да е дузина
  со штит ко ковчег и копје ко лопата,
Еден среќен ден со Рунто набрзина
  му трае цела година на Томи[97] од трупата.
    Во твоја чест, Рунто, и за мртов другар атер,
    ти својот го жалиш, а ние исто братот.
    Но земи-дај е редот, трампата е фер,
    и со поголем зијан[98], ни го смачка квадратот!

Тој јури крај колона низ чадот сив,[99]
  ни касапи задница, дур' војник се двоуми.
Цел е жежок песок и пипер-лут жив,

[91] Види претходни балади за авганските кралеви. Британците ги изгубиле двете Авгански војни против главно паштунските племиња.
[92] Се однесува на Бурските војни во Јужна Африка. Бурите, бели колонијалисти, биле познати како извонредни стрелци.
[93] Река во денешен Мјанмар. Многу британски војници умирале не во битка, туку од болести во колониите, како што се маларија, дизентерија и колера.
[94] И Англо-Зулу војната била погубна за Британците. Зулу-воините се бореле во формација со дисциплинирани одреди (*импи*).
[95] Борбата не била рамноправна, не била „фер“, бидејќи суданските племенски воини се бореле со традиционално оружје – мечеви, копја и штитови – против надмоќното огнено оружје на британските сили.
[96] „Дворак меч“ и „штит ко ковчег и копје ко лопата“: племињата користеле долг меч со право сечило и со долга рачка за две раце. Копјата главно имале широки плоскати врвови, а штитовите варирале од големи дрвени до мали од дрво и од кожа.
[97] Генеричко име за прост војник на британската пешадија.
[98] Непресметливата храброст на противниците да јуришаат директно на британски оган водела до огромни жртви („зијан“) од нивна страна.
[99] Друга успешна герилска тактика на суданските воинибила да палат огнови и да ја користат заштитата на чадот за да се прикрадат на колоните и незабележано да убиваат војници еден по еден.

а кога е мртов, само така глуми.[100]
Тој е цветче, тој е пајче, тој е бубамара!
Пацка е од ластик, збеснет е ко волк,
Единствен е што не дава ни скршена пара
за Британскиот пешадиски полк!
Во твоја чест, Рунто, дома во Судан;
прва класа борец, а беден си паган;
во твоја чест, Рунто, со пласт сено на вратот,
голем црн ајвану – ни го проби квадратот!

[100] Суданските воини умееле да се преправаат дека се мртви на бојното поле и да скокаат во напад од зад грб, веднаш штом непријателските војници ќе ги одминеле.

## Гунга Дин

„Гунга Дин“ (ориг. „Gunga Din“) е расказ во рима и е една од најпопуларните и најпародизирани песни на Киплинг. Станува збор за еден куц носач на вода (*бисти*, на хинди) на британска чета во Индија. Војниците, вечно жедни во тропската клима, обично викаат по него и го малтретираат. Но подоцна Гунга Дин спасува еден од војниците под оган, иако самиот тој е смртно ранет. Војникот преживува поради водоносецот, со тешка рана во стомакот, та го праќаат во Англија на лекување. На закрепнување во заднината, тој сфаќа што му должи на Гунга Дин. Со неколку пијалаци во себе, во кантината, ветеранот им раскажува на другарите за храброста на водоносецот, велејќи дека Гунга Дин бил подобар човек од него и дека од негова рака би пиел вода и во пеколот.

И оваа песна може да вознемири со прикажаниот третман на обоените раси од страна на белите империјалисти. Сепак, песната е пофалница за еден прост домороден водоносец, со имплицитно жалење на белиот војник што лошо се однесувал кон подобриот од себе.

Од оваа песна, фразата: „Подобар човек си од мене, Гунга Дин“ преминала во говорниот англиски јазик на своето време и се користела и без да се знае нејзиното потекло. Приказната за Гунга Дин била и екранизирана во 1939 г. со познати актери.

Треба да се спомне и дека постоела популарна песна во тоа време што го инспирирала Киплинг да го преземе насловот и понекој стих во својата композиција. Се верува дека вистинскиот човек врз кого се темели ликот на Гунга Дин се викал Џума, јунак водоносец на британските сили при опсадата на Делхи во 1857 година.

———

Можеш да зборуваш за џин и за пиво
во касарнава овде мрзеливо,
на петпаречки маневри[101] демек војна ќе искусиш;
но кога муабетот е за кланица,
ќе ’рмбаш на вода и сончаница
и ќе му ги лижеш чизмите на оној што ги носи.
Под сонцето на Индија,
кај што служев армија
во служба на Кралицата најпрвин,
од сите црномурни во водот
најдобриот човек под сводот
беше нашиот *бисти*[102], Гунга Дин.
    Беше тоа, „Дин! Дин! Дин!
    Ти куцо купче ѕиглен прав, Гунга Дин!
    Еј! Брзо *хитерео*[103]!
    Вода, овде! *Пани лео*[104],

[101] „Петпаречки маневри“: во Алдершот, Јужна Англија, постоела голема база на британската армија во 1850-тите години. Додека изведувале маневри, на јавноста ѝ било дозволено да ги гледа по цена од една паричка. Војниците биле сместени во касарна со менза каде што се служел и алкохол.
[102] „Бисти“ (ориг. хинди: bhisti, bhishti): водоносец, кој во козја мешина им разнесувал вода на војниците.
[103] „Хитерео“ (ориг. хинди: hitherao): „Дојди овде“.
[104] „Пани лео“ (ориг. хинди: Panee lao): „Донеси вода“.

ти тапонос стар идолу, Гунга Дин.“

Војничкото палто навлечено
му било за нигде и порано,
а уште помалку одзади,
парче крпа врз природа
и козја мешина за вода
беше сѐ од опрема што извадил.
Возови со препотени војници
во застој цел ден по станици,
жега, да ползиш по земја, ќе те пружи,
викавме, „*Харибај*[105]!“ сред муви
со грлата цигла-суви,
па и ќотек, оти не стигаше сите да нѐ послужи.
Беше, „Дин! Дин! Дин!
Каде си, неволјо од варварин?
Дај вода, *џалди*[106], ајде,
или казна ќе те снајде,
ако не ми налееш во шлемов, Гунга Дин!“

Тој, куц, по цел ден работеше
сѐ додека не се смрачеше;
и како да не знаеше сам за страв.
Ние трк и напад и назад во судир,
но може да се кладиш во својот мундир
дека веднаш зад крилото тој чека прав.
Со мешината на плеќи
со нас во борба во иста вреќа
до последната труба пазеше на нашите чети,
и на сета своја грда кожа
чисто бел под неа се докажа
под оган, кога им помагаше на нашите ранети!
Беше тоа, „Дин! Дин! Дин!“
Кога тревата прскаше земја под огин
кога им снемуваше куршуми,
ете ги, предните линии ’ршумат,
„Еј! Мулиња со муниција и Гунга Дин!“

Нема да ја заборавам таа вечер
кога куршум ме сосече,
паднав со сачма во стомак, од карабин.
Се гушев од жед и повреда,
но првиот кој ме здогледа,
со насмевка и кога стенка, беше наш Гунга Дин.
Ме измолкна тој на страна

[105] „Харибај“ (ориг. хинди: Harry By): „О брате“.
[106] „Џалди“ (ориг. хинди: juldee): „Брзо“.

и ми затвори рана,
и ме налеа со зелена вода ко пелин.
Загадена беше, ко да гние,
но од сè во живот што сум пиел
најблагодарен сум за таа вода од Гунга Дин.

Беше тоа, „Дин! Дин! Дин!
Бедникот со куршум во слезина[107] најпрвин,
ползи по ледина, земја џвака,
се рита и се влече навака:
за име божјо, донеси вода, Гунга Дин!“
Ме пренесе сам ко дадилка
на раце до првата носилка,
но куршум свирна и го проби кутриот мајчин син.
На безбедно штом ме легна,
токму пред да подлегне,
„На здравје да ви е водата“, шепна Гунга Дин.

Еден ден ќе му наминам
кај што сега е заминат,
кај што тече дупла вежба без кантина и без прекин.
Ќе клечи во прашина до уши
ќе им лее вода на кутрите души,
ќе сркнам голтка и во пеколот од раката на Гунга Дин!
  Да, Дин! Дин! Дин!
  Ти лазарен[108] Гунга Дин!
  Сум те мавал и со појас и со узда,
  но жими Господ што те создал,
  подобар човек си од мене, Гунга Дин!

[107] Раната во слезина води до брзо искрвавување до смрт. Значителна загуба на крв предизвикува ужасна жед и потенцијално смртоносна дехидрација.

[108] „Лазарен“ (ориг. Lazarushian): оваа кованица на Киплинг се однесува на еден стих од Евангелието по Лука (16.24): „Тогаш извика и рече, ’Оче Аврааме, смилувај ми се и прати го Лазар да го накваси својот прст во вода и да ми го разлади јазикот, зашто многу страдам во овој пламен!’“ Цитатот сугерира дека Гунга Дин не завршил во пеколот како безбожник, туку дека од сомилост и добрина избрал да продолжи да им помага со вода на грешниците што вечно горат од жед.

## Бремето на Белецот

Напишана во 1898 г., „Бремето на Белецот“ (ориг. „The White Man’s Burden“) е реакција на Киплинг кон првата експанзија на САД во насока на империјализмот и колонизацијата. Многупати цитирана, главно како илустрација на слепоста и расизмот на колонијалистите, песната заслужува контекст и вовед.

Колонијализмот се оправдувал себеси како морална должност на цивилизираните кон нецивилизираните народи. Според мислењето на многумина во тоа време, просветителска задача на Белецот била да воведе разумно уредување во „дивите“ земји и ефикасна администрација на „дивите“ народи – за нивно сопствено добро, во нивна економска, општествена и духовна полза.

Не обѕрнувајќи се премногу на ѕверствата и профитот на колонијалистите, и за Киплинг тоа била оправдана хуманитарна, просветителска мисија. Со тоа веројатно ги имал предвид иновациите што Британците ги воведувале во своите колонии, во кои Киплинг израснал и ги видел од прва рака (пр. патишта, железница, водовод, ефикасна државна администрација, независно судство, подобрувања во школството, здравството, трговијата и правото). Секако, колонијалистите сметале дека нивна света задача е да го наметнат и своето христијанство над „незнабошците“. Оваа парадигма ја минимизирала реалноста на ропството, експлоатацијата и културолошкото уништување, кои се спроведувале посистематски од просветителските идеи.

Од друга страна, Киплинг – од обемното лично искуство – бил болно свесен за цената што колонизаторите ја плаќале за освојување и одржување на колониите. Во „Бремето на Белецот“ (капитализацијата на Белецот е намерна) се спомнува како земјата колонизатор ги праќа своите најдобри синови на долгогодишен платен прогон во далечен свет, каде што умирале прелесно и пребрзо од тогаш непознати или неизлечиви болести во егзотични биосфери, во војни, насилства и нереди – на туѓа почва, за туѓи цели и често за туѓ профит. Ова не е толку далеку од современиот интернационален интервенционизам и програмите за помош и развој.

Интересно е и дека белиот суприематизам на кој бил подложен Киплинг, како и речиси сиот негов белечки свет, не го заслепил авторот за извонредноста на обоените поединци со кои се дружел и за егзотичните култури во кои се втурнувал да ги искусува како да е дома. Многу негови песни и приказни, напишани со топлина и разбирање, всушност биле прв вовед за белците во сложеноста и богатството на небелите култури.

Иако е несомнено арогантна песна од перспектива на колонизираните народи, намерата на Киплинг била во сосема друга насока: да го предупреди својот втор дом, САД, на цената што се плаќа за поседување туѓа земја. Односно, песната всушност е против колонијализмот.

———

Нарами го бремето на Белецот –
        најдобрите прати ги свои –
оковај ги чедата во прогон
        да служат на робјето твое;
под тежок јарем да дворат
        немирни народи, диви –
новопокорени немтури,
        полудеца и полуѓаволи.

Нарами го бремето на Белецот –
  трпеливо пред нив се држиш,
а во себе кротиш топор
  и криеш сила што ’ржи;
со прост и отворен говор,
  стопати мора да објасниш,
а работиш во туѓа полза,
  на друг пари му носиш.

Нарами го бремето на Белецот –
  биј дивјачки војни за мир –
насити ја устата на гладот
  и излечи треска и чир;
а кога целта ти е на дофат
  за други што си се борел,
гледај како Мрза и Безумност
  ти ги рушат сите напори.

Нарами го бремето на Белецот –
  не гиздава кралска власт,
туку мака на слуга и чистач –
  проста сказна без сласт.
Пристани од кои не ќе бродиш,
  патишта по кои не ќе одиш,
со своите живи изгради ги,
  со мртвите обележи ги!

Нарами го бремето на Белецот –
  и жнеј што секогаш си сеел:
на поневреден да си му крив,
  твој штитеник да те мрази жив –
плач на толпи што ги водиш
  (ах, бавно!) кон виши светила: –
„Што нè изведе од мрачно ропство,
  од египетската ноќ ни мила?“

Нарами го бремето на Белецот –
  не ведни се кон пониска цел –
и не правдај се божем со Слобода
  да скриеш дека си снеможел;
по сè што викаш и шептиш,
  по сè што чиниш ил’ не,
немите зловолни народи
  го судат твојот бог и тебе.

Нарами го бремето на Белецот –
  крај стави на детство без укор –
на лесно стекнатиот ловор,

на површна слава без прекор.
Доаѓа сега, да опита машкост,
судот на оние со тебе рамни,
со луто сечило и скапа мудрост,
сите неблагодарни години.

## Молитва пред борба

Песната (ориг. „Hymn Before Action“) е напишана како поддршка на Британците во Бурската војна од 1896 г. Протагонистите се британски офицери, не толку примерни христијани, кои заедно со своите трупи, составени од британски, африкански и индиски војници, се соочуваат со Бури на бојното поле. Богот кому му е упатена оваа молитва е старозаветниот бог на војните и громовите.

———

Со гнев е полна земјата,
   темно е морето од бес,
стоиме спроти армијата
   на други народи денес:
пред да ги извлечеме сабјите –
   пред кој било да загине,
о Јахве, Боже на војните,
   војсководецу, услиши нѐ!

Страсни сме, со нарав лоша,
   гордо срце, бунтовен глас –
глуво уво и сурова душа,
   но смилувај се Ти на нас!
На грешникот што Те одрече,
   на глупакот кој Те одмина –
знаеш што живот живееме –
   но дај ни сила да умреме!

Оние што верно крај нас одат
   друг бог ги исповеда,
и Твоите светла да не ги водат,
   вербата нека ги оправда.
Што се со нас ако е грев,
   од чест се одзваа  да гинат;
поштеди ги од Својот гнев
   и врз нас фрли вина.

Од страв, гордост и безредие,
   од одмазда незауздена,
од избрзаност и беззаконие,
   Боже, поштеди нѐ.
Оснажи го здивот испрекинат,
   штити го незаслужниов полк,
помалата смрт[109] да ја искусат
   непоколебливо и во молк!

О Маријо од жал пронижена,

[109] „Помала смрт“ се нарекувала световната смрт на телото. Духовната смрт е „големата“.

сети се на нас и спаси ја
душата што ќе се исправи сама
утре пред Бога за судија!
За секого роден од жена,
што крајна нужда го тресе –
и за душа мила и омразена –
Богородице, застапи се!

Сега претходница се збира,
очи во очи сме со стотици –
помогни им денес на нашите војници,
ко што им помогна на нашите предци!
Полн со знаци и чуда за живите,
јасни кога се гине –
о Јахве, Боже на војните,
војсководецу, услиши нè!

## Аритметика на фронтот

„Аритметиката“ на Киплинг (ориг. „The Arithmetic on the Frontier“) и денес е релевантна, кога се пресметува колку чинат војните што се водат надвор од сопствената територија против вооружени групи сочинети од домашно население. На пример, САД пресметале дека за да се прати еден американски војник во Авганистан, ги чинело најмалку 500 000 долари по глава. Талибанците, од друга страна, опремени со украдена облека, оружје и транспорт, на своја територија, чинеле неспоредливо помалку.

Така, и песната на Киплинг е пишувана за превисоката цена во време и пари што Британската Империја ја плаќала за секој офицер (седум години скапа обука и образование, а со ниска релевантност за вистинските битки на Индискиот Потконтинент), наспроти ниското чинење на паштунските племенски борци со кои британската војска со децении била во конфликт. Песната пука од иронија: сепак, цената на војната е првенствено во животи, а не во пари, и смртта доаѓа многу лесно и по војник и по офицер, што Киплинг го повторува во речиси секоја строфа.

———

Важно е и пофално е
   да се учи, седум години,
Господ знае што сè не,
   дур’ за борба не сме способни;
низ Кајбер зуи куршумот:
„Трева е сета плот.“

Триста фунти на лето се мерат
   за ум и тело да се притиснат
за сета убиствена намера
   во „апашка шалитра“[110] да се втисне.
И? – Јусуфзаите[111] прашај ги
што чаре има од книги.

Кас долу од валкани височини –
   престрелка во камп на Граничари.
Школа две илјади фунти што чини
   паѓа од кременарка[112] за пет пари.
Гордоста на полкот, офицерска фалба,
ја коси ко зајак една брза стрелба!

Никаква Евклидова теорема
   ни формула што учебник задава

---

110 „Апашка шалитра“ – цитат од „Хенри Четврти“ (превод на Драги Михајловски).
111 Јусуфзаи и Африди, бунтовници, се паштунски ридски племиња познати по борбеност и постојани напади на британските освојувачи.
112 Кременарката е старовремска пушка во која барутот се палел со искра од кремен-камен (авг. *џезаил*).

од куршум в гради не те иззема
   ни сечило на јатаган[113] не истава.
Добро стрелаш, се бориш ко достојник –
ќарот е пак кај поевтиниот војник.

За еден меч украден од касарна
   со сета школа ќе се стекне
секоја курумска[114] битанга
   граматички што не ќе бекне,
но надарен тој со вид без мани
ти ги треби соборците на сите страни.

Домородни орди вријат по ридовите.
   Армијата нѐ носи еден по еден,
ја чинат и времето и бродовите,
   залуд да гониме Африди бедни.
Бунтот што нашиот меч го касапи
е евтин колку што ние сме скапи.

---

[113] Јатаган е меч со една острица и свиено сечило (авг. *тулвар)*.
[114] Курумски, т. е. од Курумската Долина (ориг. Kurrum, Kurram Valley) во денешен северозападен Пакистан.

## Божиќ во Индија

По само четири години како новинар во Индија, на дваесетгодишна возраст, Киплинг веќе звучел старечки уморно во духот. „Божиќ во Индија“ (ориг. „Christmas in India“) е напишана од перспектива на човек далеку од дома, без надеж за скоро враќање. За Англо-Индијците, божиќните празници ја потенцирале севкупната оддалеченост од Британија: наместо зима, снег и христијански обреди, во Индија имало спарна жега, тропска природа и домородци. Британците најчесто доаѓале многу млади, полни со идеали и високи очекувања, но не се збогатувале и не напредувале во службата како што мислеле. Од друга страна, нивната просечна возраст на починати од тифус во Индија, на пример, била само 22 години.

Токму за да ја намали остринатa на контрастот и болката на носталгијата, и за да ги засили внатрешните врски на припадност кон сопствена „каста“, англо-индиската заедница ставала посебен акцент на божиќните прослави. Со тоа, песната завршува со резигнирано прифаќање на нештата какви што се.

———

Матна мугра над врежот[115] – сводот жежи во шафран –
   селанките ронат пченка од кочан,
папагали крештат кон речен бран
   дека, еве, дошол Денот Источен.
О бел прав на патот! О смрдеа во сокакот!
О што леплива маглина лебди над авлија!
А се слави во татковина под венци од божиковина –
што имаме ние со тоа, изгнаници во Индија?

Полн ден над врежот – небото е сино и зјае –
   говедата ползат под јарем во нива,
преку поле носат еден, веќе ништо не му влијае,
   до *гатот*[116] долу, кај венец од чад се вие.
Помоли се на Рама[117] – кроце брат носиш –
помоли се на Рама – може ќе те чуе!
Ние на друг олтар, со псалтир и молитвеници,
„нека се радуваат Христовите следбеници!“

Пладне над врежот – сонцето над нас пече,
   а дома, божиќните мугри во тој миг минат.
Ќе ни наздрават вечерва – нè мислат, ќе речат,
   па ќе нè заборават на уште една година!
О гурбет без одмор! О бескраен, болен копнеж по родина!
О што нè делат црно море и странска рамнина!
Младоста е евтина – па ја продадовме,

[115] Треж е тропско цветно дрво, тамариск.
[116] Гат е мала камена платформа во река, обично поврзана со скали што водат кон водата, за кремација на мртвите во Индија.
[117] Рама е името на седмата инкарнација на Вишну, едно од врховните хиндуистички божества.

златото е добро – камо да се збогатевме –
но денес е јасно што всушност стекнавме.

Сив самрак над врежот – папагалите во јата –
   а дома сонцето тоне бавно кон запад;
последниот зрак ко да ни се смее, навек во прангата
   што нè влече назад и од најдалечен пат.
Тешка ни е службата, бедна платата –
а таа во древна партал-носија –
Индија, на нашиов народ смуртена маќеа.
Ако година ѝ се даде, ако се стапне во нејзиниот храм,
портата се затвора и нема надвор без срам.

Црна ноќ над врежот – утките укаат во глас –
   и школките[118] од храмот мукаат, ги пратат.
Со бесплодни години зад нас, и без надеж пред нас,
   да го чествуваме овој Божиќ, брате!
Доста со работа – ај на гозба со својата раса,
да прославиме ко за наша каста што е атер;
дур' и со „слаб и усилен насмев", и тага после да нè навјаса,
побогати сме за уште еден смешен Божиќ зад нас.

[118] Школките од некои видови морски полжави се користеле како дувачки инструменти во храмовите.

## Господа војници

„Господа војници“ (ориг. „Gentlemen-Rankers“) според ранг биле обични војници, но од повисока општествена класа. Потекнувале од богати или аристократски семејства, со образование и обука за офицери, но од немили причини биле или деградирани по ранг, или самите се пријавиле за редови во проста војска во колониите, често под измислено име. Ова го правеле за да избегнат или голем срам, или долг, или судска казна што ги чекала дома. Сепак, во изразената свест за класните разлики во Британската Империја, самите редови ги издвојувале „господата војници“: им ги чистеле чизмите како на офицери или, обратно, ги предизвикувале затоа што предобро танцувале и јавале. Падот на овие господа војници, разузданоста во која барале заборав на срамот и загубите и пркосот среде болката се тема на оваа песна на Киплинг.

———

На легиите на изгубените, на кохортите на снევидените,
на моите браќа по тага во туѓина преку море,
ви пее чистокрвен Англичанец, за офицер обучен,
а сепак редов обичен, на Кралицата борец.
Војник кој еднаш јавал свои ждрепци крепок,
но аздисал без мера и се залетал на слепо,
секој брат му се правел на златникот в рака,
но сега наредникот е погруб во барака.

*Овчички сме кутри, сме скршнале од патот,*
*Бее! Бее! Бее!*
*Овчички сме црни, застранети од патот,*
*Беее-еее-еее!*
*Господа војници, разуздани бекрии*
*проклети од сега па во вечни векови,*
*прости им на ваквите ко нас, Боже,*
*Бее! Ијаа! Бее!*

Слатко е да се потиш во штала, да празниш кујнски канти,
и да слушаш сказни што војници плетат од сешто,
да играш со грди слугинки на воени игранки,
и да згазиш дрзник за кого си танцувал превешто.
Да, пресреќен си што си признат Коњаник во трупа,
што носиш значка на гради со мамузи, сина,
а му завидуваш силно на некој си Томи тупав
кој чизмите ти ги црни и ти вели, „господине“.

И да не праќаме писма дома, и да не држиме даден збор,
сè што ни е најмило од далеку ни се враќа видливо
да ни го скрши сонот, кога касарната грчи во хор.
Ќе ни земеш ли за зло што се давиме во пиво?
Кога другарот пијан мрмори, и ламбата светло не дава,
ужасот на падот ни е јасен ко видение,
секоја тајна се обзнанува на болно варосан таван,

па чудно ли е што од бол бегаме во бессознание?

Сме раскрстиле со надеж и чест, не сме за вистина и љубов,
пречка по пречка долго пропаѓаме до дното,
а колку ни е младоста, толку ни е страдањето.
Боже, смилувај се, премлади го спознавме злото!
Срамот ни е покајание за престапот што нè казнил.
Прегорди сме за гордост веќе да нè жега или рани,
клетвата на Рувим[119] нè држи во овие туѓини поразни,
умираме, а никој нема да им[120] каже каде сме закопани.

*Овчички сме кутри, сме скршнале од патот,*
*Бее! Бее! Бее!*
*Овчички сме црни, застранети од патот,*
*Беее-еее-еее!*
*Господа војници, разуздани бекрии*
*проклети од сега па во вечни векови,*
*прости им на ваквите ко нас, Боже,*
*Бее! Ијаа! Бее!*

---

[119] Клетвата на Рувим – во Битие (Прва книга Мојсеева, 49:4), Јаков на смртната постела им ги кажува последните свои зборови на синовите. На Рувим му вели: „буен како вода, не ќе имаш повеќе првенство, зашто го оскверни леглото на татка си, и ја онечисти мојата постела.“ Со други зборови, поради невоздржување и посегнување по туѓо, Рувим ги губи привилегиите дадени со раѓањето, како што бил и случајот со господата војници.
[120] Никој нема да им каже на нивните семејства дека се починати или каде им е гробот, бидејќи користеле лажни имиња и прекинувале контакти со дома и домашните.

## Долгот на Гифин

„Долгот на Гифин“[121] (ориг. „Giffen’s Debt“) е повеќе расказ отколку песна. За разлика од повеќето песни на Киплинг, оваа нема никаква метрика.

Тематски, станува збор за чудната судбина на еден Англичанец во Индија. Гифин бил офицер на Британскиот Раџ, кој потонал во долгови. Ја напуштил службата, се пропил, а кога ги изгубил и сите пријатели, „подивел“, односно отишол да живее меѓу домородците. Овие го хранеле, го поеле и го „ожениле“ белиот сахиб, кој продолжил со пиење и долгови. Во долината каде што го прифатиле селаните се изградила речна брана од евтин и лош материјал. Со монсунските дождови, браната попуштила и реката ја поплавила долината, носејќи села, луѓе и добиток со себе, а го однела и Гифин. Војниците, поранешни колеги на Гифин, му го нашле телото, го закопале, го ожалиле, го прекориле и го заборавиле. Но, истовремено се појавила локална легенда за некаков боголик човек јавнат на чудовиштен коњ што ноќта на поплавата ги кренал селаните од постела и ги изгонил со камшик во ридовите, спасувајќи така многу животи. Имплицитно, Гифин си го отплатил долгот кон селаните со својот последен подвиг и со живот. Селаните подоцна му изградиле и светилиште како на локално божество.

---

Најпрвин, тој беше шворц. Потоа го напушти
својот полк и подоцна се фати за шише;
потоа, го изгуби билансот на другарите,
па „подиве“ – им се придружи на луѓето од земјата.
Стана три четвртини муслиман и една хиндуист,
и живееше со селаните во Гаурската Долина[122],
кои му дадоа дом и жена-две,
и се фалеа дека вистински, чистокрвен сахиб
дошол кај нив. Така тој го минуваше времето
задолжен наголемо кај селскиот лихвар
(кој никогаш не бараше отплата), постојано пијан,
валкан, гнасен, запуштен;
забораваше дека е Англичанец.

Знаеш, ја преградија реката Гаури со брана,
и сите добри изведувачи ја забошотија работата,
и секаков лош материјал при рака
се употреби за браната на Гаури – евтино,
и затоа пригодно. Тогаш Гаури пукна,
и неколку стотици илјади кубици вода
се срушија врз долината, трас,
удавија околу дваесет и пет селани,
и сторија штета од една-две илјади рупии

[121] Името на Гифин се спомнува само во насловот на песната. Не се знае дали навистина постоел таков човек. Не е познат ни инцидентот на пукање на брана со човечки жртви за време на престојот на Киплинг во Индија, иако песната зборува за ова како за неисклучителна анегдота.
[122] Реката Гаури и Гаурската Долина се однесуваат веројатно на реката Гаури Ганг во областа Кумаон во Северна Индија, близу до границата со Непал.

во летнина и добиток. Кога поплавата се стиша,
го најдовме мртов, под еден стар, мртов коњ,
цели шест милји подолу во долината. Рековме
дека беше жртва на ѓаволски пијалак,
морализиравме за него цела седмица,
и после го заборавивме. Природно.

Но, во Гаурската Долина, луѓето
под сенката на големата нова брана
раскажуваат будалеста легенда за поплавата,
која вака го објаснува малиот број на жртви
(само оние дваесет и пет селани):
– Вечерта пред поплавата,
го слушнале стенкањето на гнилата брана,
и чуле и гласови на планински демони. Тогаш,
една инкарнација на локален бог,
јавнат на чудовиштен коњ што ’ржел,
мавтајќи со остра камџија, се спуштил
дишејќи амброзија по селата,
и им се стуштил на простите селани
со повици премоќни за смртно грло
и со удари премоќни за смртна рака,
и ги мавал со острата камџија, и ги потерал
потресени од ужас горе по ридовите,
и ги раштркал, со чудовишниот коњ што ’ржел,
од нивните луди колиби, преку уши,
и општо земено, ги расчистил овие села.
Тогаш надошла водата, и локалниот бог,
дишејќи амброзија, мавтајќи со камџијата,
јавнат на својот чудовиштен коњ што ’ржел,
се спуштил по долината со разлетани дрвја
и остатоци од куќи, додека овие ги гледале
ваквите чуда, безбедни на планинските падини,
и знаеле дека се мошне возљубени од Небесата.

Оттаму, кога браната одново се изградила,
му подигнале храм на локалниот бог,
палеле секакви невкусни нешта
на неговиот олтар, и назначиле свештеници
кои дувале во школка и ѕвонеле со ѕвоно,
и ја раскажувале приказната за гаурската поплава
со сите околностите и многу украси...
Така тој, пропиен Непожелник,
нечист, гнасен, запуштен,
стана локално божество заштитник
на сите села во Гаурската Долина,
и со време може да стане и соларен мит.

## Мандалеј

На времето ова била една од најпопуларните балади на Киплинг, напишана за валцер. Од вкупно дваесет и две музички композиции на стиховите на „Мандалеј“[123] најпознати се онаа на Питер Белами, како и џез-верзијата на Френк Синатра, под наслов „На патот за Мандалеј“ (ориг. „On the Road to Mandalay“).

Песната говори од перспектива на поранешен британски војник, кој по службата во странство, се враќа во Лондон и се сеќава со носталгија на својот престој во Бурма. Описот на егзотичната убавина, девојката и пределот се ставени во остар контраст со сивиот, влажен Лондон и британските девојки со „меснати лица, намачкани, мрсни“. Копнежот по Истокот е срочен накратко во „Прати ме некаде на исток од Суец“, каде што престануваат англиската клима, ригорозните правила на однесување, протестантскиот морал и забрани, и каде што – ветува песната – чекаат љубов, слобода и убавина.

———

Крај Моламјин[124], старата пагода, една Бурманка млада седи,
знам дека мисли на мене и мрзеливо в море гледа;
Ветрот вее во палмите и пеат камбаните:
„Врати се, британски војнику, врати се во Мандалеј!“
Врати се во Мандалеј,
старата Флотила[125] тука е:
нели слушаш лопатки да газат од Рангун до Мандалеј?
   На патот за Мандалеј,
летечка риба во игра се прелева,
и од Кина преку Заливот[126], зора ко молња изгрева!

Носеше таа жолто здолниште и зелено капче над лице,
Супи-јау-лат се викаше – по бурманската кралица,
а првпат кога ја здогледав, што виткана цигара пушеше,
и на еден земјен идол крстени бакнежи трошеше;
и вистина пред идол од кал беше пошла да се моли,
Велебог Буда го викаат обожаватели,
но кога бакнеж на место ѝ измолив, таа идолот го батали,
   на патот за Мандалеј...

Кога се маглеа оризови полиња и сонцето леко заоѓаше,
ќе земеше гитарче таа и *Кула-ло-ло* ќе запееше!
Со рака на моето рамо и образ до образ, милина,
гледавме пароброди и *хати*[127] како товарат тиковина,
слонови товарат тиковина,

[123] Мандалеј бил последната кралска престолнина на Бурма и денес е втор по големина град во Мјанмар; лежи на реката Иравади.
[124] Моламјин е морско пристаниште во јужен Мјанмар.
[125] Британската компанија на иравадската флотила била формирана да ги пренесува трупите по реката. Подоцна превезувала патници, пошта и карго, а во дваесеттите години на минатиот век ја поседувала најголемата флотила на речни бродови во светот.
[126] Се мисли на Бенгалскиот Залив.
[127] Хати (ориг. hathi): слон.

во каллив поток и прав,
а тишината толку натежнала, да прозбориш да ти е страв!
   На патот за Мандалеј...

Но сето тоа е зад мене – одамна и далеку се случи,
од Банката на Англија до Мандалеј нема рејс[128] да збрмчи.
Во Лондон овде учам што искусен војник тврди во кругот:
„Ако еднаш чуеш Истокот да те вика, не слушаш ништо друго.“
Не! Не ќе ти треба ништо друго,
само острите мириси на зачините,
и сонцето, и ѕвоната, и палмите на падините;
   на патот за Мандалеј...

Доста ми е од абеење ѓонови на овие тврди калдрми,
од пуст англиски дожд треска во коски ме дрма,
и што ако одам со слугинки сто од Челзи до Стренд, кај да е,
овие многу зборат за љубов, но па што разбираат тие?
Меснати лица, намачкани, мрсни, и –
Боже! Па што разбираат тие?
Си имам девојка стокмена, слатка, во зелена земја живее!
   На патот за Мандалеј...

Прати ме негде на исток од Суец, таму и добар и лош се во ред,
Десет Заповеди таму нема и човек може да развие жед,
зашто ѕвоната на храмот викаат, не треба ли таму да седам,
крај Моламјин, старата пагода, мрзеливо в море да гледам:
на патот за Мандалеј,
Старата Флотила тука е,
со нашите болни под натстрешници, кога појдовме во Мандалеј!
   О патот за Мандалеј,
летечка риба во игра ќе се прелее,
и од Кина преку Заливот, зора ко молња ќе изгрее!

---

128 Рејс (арх.): автобус.

## Победниците

Киплинг ја напишал оваа песна како саркастично наравоучение на крајот од својата „Приказна за Гетсбиеви: Сказна без заплет“. Во осум поврзани сцени, приказната го следи капетанот Гетсби пред и по неговата свадба во Индија. Среќите и несреќите на брачниот живот го менуваат карактерот на капетанот: тој ја губи храброста, решава да ја напушти војската и да се врати во Англија.

Осумте приказни завршуваат со „Победниците“ (ориг. „The Winners“). Песната почнува со прашањето што е наравоучението на Гетсбиевата приказна. Одговорот е даден на крајот од секоја строфа: најбрзо патува (и победува) оној што патува сам, овде препеано како „Кој сам вјаса, најбрзо ќе стаса“. Песната главно го „обвинува“ бракот, улогата на жената како главна пречка за успешен живот на мажот. Потоа, „безбожната“ песна препорачува предавство на пријателите и помагачите при патувањето. Победата што Киплинг иронично ја воспева е победата на бескрупулозните, на оние што грабаат по плен и слава по секоја цена.

За жал, светогледот на безмилосна алчност и славољубие и денес е популарен, пофален и воспеван во западната агресивно-компетитивна култура во економијата, политиката и јавниот дискурс. Овие се во спротивност со христијанските вредности и заповеди за љубов кон ближниот свој, милосрдие, скромност и благодарност, кои ги застапувал Киплинг.

———

Што е поуката? Јавачот ќе знае.
   Во црн мрак, на слепа патека,
прав другар во мака ќе се познае:
   но само глупав последниот го чека
на пат, кон пекол или престол ако вјаса,
кој патува сам, најбрзо ќе стаса.

Бели прсти в грч на скратена узда,
   се лизга мамуза од пета в узенгија,
нежно гласче моли, „Врати се в гнездо“,
   со црвило се флека челик во канија,
полетни надежи крај огниште се гасат.
Кој сам вјаса, најбрзо ќе стаса.

И ако падне, тој сам паѓа,
   сам паѓа, нема друг за казна;
а ако стигне, сет плен му припаѓа,
   грабежот на градот во слава или азна,
ловорики само него ќе го красат.
Кој сам вјаса, најбрзо ќе стаса.

Така, што повеќе помош примаш
од другар кога маки се без број,
   пеј ја мојава безбожна рима,
   негов е трудот, но пленот е твој.
Победи со помош, па одречи ја в час.

Кој сам вјаса, најбрзо ќе стаса.

## Смртна постела

„Смртна постела“ (ориг. „A Death-Bed“) е можеби една од најгорките одмазднички песни што ги создал Киплинг. Песната е во три гласа: првиот глас, во наводници, е гласот на кајзерот, кој е виновен за Првата светска војна; вториот глас трогателно ги опишува многубројните начини на кои војниците го губеле животот во војна и коментира за праведноста на мачната смрт на кајзерот; а третиот глас, во загради, се лекарите собрани околу смртната постела на кајзерот, кој умира од рак на грлото. Добро е повторно да се напомене дека и Џон, синот на Киплинг, загинал во оваа војна.

―――

„Оваа држава е над закон и граница.
  Државата постои само за себе.“
*[Ова е жлездата зад вилицата,*
  *крај градната коска тумор го гребе.]*

Некој умира со крик сред гас ил’ пламена буица;
  некој умира немо, од шрапнел ил’ куршум во бој.
Некој умира во очај, закачен за бодликава жица;
  некој умира нагло. Но не и овде овој.

„Највисок закон е кралската волја.“
  *[Грло – ќе го следи вообичаениот тек.]*
Некој умира приклештен на колја.
  Некој умира липајќи во ендек.

Некој умира речит, смачкан но уште жив
  под свлечен ров, во слух на дружина.
Некој умира веднаш, со еден краток издив.
  Друг некој се мачи половина година.

„Нема ни добро ни зло за човека,
  освен по потребите на државата.“
*[Предоцна е да оди под скалпел, нека,*
  *само можеме да му ја смириме болката.]*

Некој умира ко светец во вера и надеж –
  некој умира така во затворски двор –
некој умира скршен од силување ил’ јаже;
  некој умира лесно. Не и овој злотвор.

„Ќе ги столчам сите што ми стојат на пат.
  Тешко им на предавник и слабак!“
*[Дајте му перо да напише упат.*
  *Едвај говори – тоа е рак.]*

Некој умира тивко. Некој вреска во жал.
  Друг во болница денови мине,

со цимолење снижува морал.
  Овој пак, подобро да почине.

„Непријателот ме присили на војна.
  Само се борев за право на постоење.“
*[Не плаши се од доза тројна;*
  *за толку болка – посилно дозирање.*

*Еве ги иглите. Види тој да почине*
  *дур’ му трае лекот најарно...*
*Што сега прашува со очине? –*
  *Да, Величество, пред Бога, сигурно.]*

## Синот на мајка

Песната (ориг. „The Mother's Son“) дава потресен увид во животот на еден војник по Првата светска војна: со трауми од фронтот, тој е затворен во институција за луѓе со ментални нарушувања. Војникот одвај го препознава својот лик во огледалото и за себе зборува во трето лице, како за „синот на својата мајка“, што индицира критична дисоцијација како последица на траума. Оваа судбина ја смета за полоша од смртта: присилен е да живее и натаму, со сите забрани и контроли на институцијата, а без подобрување и без надеж.

Иако ова било случај со многу повратници од боиштата на Првата светска војна во времето на авторот, Киплинг можеби користи и лично искуство: во одреден период од животот, тој западнал во тешко нервно растројство и бил блиску до психотична состојба, за што нема детални биографски појаснувања.

———

Сонувам еден сон – ужасен сон,
еден сон што нема крај,
гледам како човек се мрднува од ум,
на мајка ми син е, знај.

Го ставија во дом за умоболни,
тоа ко во гроб да мувлосаш:
зашто не те пуштаат горе на кат,[129]
а брич не ќе ни помирисаш.[130]

А не беше тоа за злодело или болест
за што го затворија со време,
туку го нагрбија синот на мајка ми
со претешко за човека бреме.

Што со буката, со стравот од смртта,
будења, студ, и рани болни,
ја преполнија чашата на синот на мајка ми,
и чашата се преполни.

Иако му ги скршија телото и умот,
го присилија жив да остане,
побараа од синот да даде и повеќе
кога ништо во него не преостана.

Оти, само зашто не загина,
ни го отпуштија ни закрепнуваше,
завлекуваа со синот на мајка ми

[129] На пациентите со ментални нарушувања им било забрането да се качат на кат за да не извршат самоубиство со фрлање од прозорец.
[130] Поради истата причина, за да се спречат обиди за самоубиство и самоповредување, биле забранети бричеви за пациентите со тешки ментални нарушувања.

подолго од што се издржуваше.

И никој не знае кога тој ќе оздрави
па таму мора да остане уште час:
и покрај брадата во огледалото,
знам дека синот сум јас!

## Сожалете се на кутрите борци

Песната (ориг. „Pity Poor Fighting Men“) горко им оддава почест на заборавените ветерани. За нив, војните завршуваат во болници, со лузни и неизлечиви повреди до старост, а без слава и почести за незабележаните херојски дела што ги сториле во битка. Старите борци се мрачни, разочарани и цинични: триумфалните песни се пеат за победата, но не и за нив, за мноштвото неименувани и заборавени луѓе што платиле тешка цена за таа да се извојува. Последната строфа им се обраќа на „Синовите на ловориките“, оние што барале и примиле почести и слава. Авторот ги моли да се сожалат на старите борци, скршени во војните, врз чија жртва се кренала победата.

———

По цел свет седат стари борци бесполезни
скршени во војни, негуваат лузни –
Седат стари борци, мрачни, во неспокој,
со потсмев за победоносниот славопој.

Прашини од битки ги прекриле и скриле.
Признание за делата никогаш не добиле.
Ранети и строшени во болници што не ги бираат,
се редат крај патот по кој Легиите маршираат.

Синови на ловорики, кои, славни, се гоштавате
(најмногу за жалење сте вие што успевате!)
пред да појдете победнички, крунисани, кон ѕвездите,
сожалете се на борците скршени во војните!

## Кралот на поклонение

Песната (ориг. „The King's Pilgrimage") е напишана по повод посетата на британскиот крал Џорџ Петти на гробиштата на бојните полиња во Франција и во Белгија по Првата светска војна во 1922 г. Кралот сакал да им оддаде почит на жртвите и да ја надгледува работата на Империјалната комисија за воени гробишта. Комисијата, чиј член бил и Киплинг, во тој период ги градела гробиштата што и денес постојат расфрлени низ Европа. Меѓу мртвите со незнаен гроб бил и синот единец на Киплинг. Во тоа време, семејства и поклоници патувале од прекуморски земји за да ги посетат местата на кои исчезнале нивните синови, во обележани и необележани гробови.

По војната, како и денес, државниците изгледа дека ги користеле жртвите на војната за свои ситни политички поени, буџети и нечесни битки на хартија. Оттаму е веројатно и горчливото предупредување во последната строфа на песната – да не се заборава и да не се омаловажува жртвата на милионите, кои ги дале своите животи верувајќи дека тоа е за некоја повисока цел. И, трагедијата на жртвата што одекнува и денес, во денешните војни, мали и големи: оние што отпосле ги вреднуваат војните, загубите и придобивките од војната останале живи и слободни да вреднуваат и да критикуваат токму благодарејќи на оние што го дале својот живот.

———

Кралот појде на поклонение
со молитви и со завети,
за спасителите на нашето завештание,
а своето[131] го отфрлија, во чети.

Малку имаше горди паради
и мавтања со опашан челик,
– на морската шир по струи илјади
плови секој брод, и мал и велик.

Најде јата риби на првиот мегдан –
во плитко пред длабочина завршиле.
Бледа плима жали на срушен пристан
каде бродови на смртта се насукале.

Ниту еден разлетан корморан,
ниту еден бран нема да не каже
за телата што пловеле од бран до бран,
врзани за спасоносно јаже.

Сè што имале – тие дале; и нема да се вратат,
оние што немаат гроб на кој срца можат да патат.

Следниот мегдан е пуста низина –

[131] Британската армија вклучувала баталјони и од британските колонии, така што и мртвите вклучувале раси и народи од повеќе континенти што „го отфрлиле своето завештание" борејќи се на туѓа почва во Првата светска војна.

тука градови порано биле.
Сега високо трње владее со сè,
или трска, и води поплавиле.

Нема ниту еден страк трева,
ниту една ѕвезда на сводот
да не затреперат од дух што се крева,
да му го стишаат болот.

Следната земја – ридови голи,
порано пченка раснела во бразди.
Сега дрвјата скршени и нивите болни
и водата горко базди.

И нема ниеден пат во околина
ниту тајна патека низ шума
да не понеле тони скршена глина,
да не поцрнеле од крв и чума.

Родители свои оставиле и нежна љубов –
иљадници загинале, не им се знае гробот.

Последната земја е бујна во листот.
Околу резбана камена биста,[132]
остар меч виси на градите на Крстот[133],
тука благородни и прости се исти.

И раснат трева и дрвја во род,
и тука, под цвеќе на пролетен мистрал,
почиваат избраници од секој народ
што го чествувале ко свој крал.

Меѓу дините на Њупорт[134] и земјите на исток
четири црвени реки[135] се во пliskot,
петстотини илјади благородници
од сите кралски поданици.

Сè што имале, тие дале
за она во што верувале.
Ништо не може да ги допре в гроб

[132] Се однесува на Каменот на сеќавањето, на кој се издлабени зборови што токму Киплинг ги избрал од Библијата: „Нивното име живее засекогаш." Таков камен се поставувал на сите британски воени гробишта со повеќе од илјада гробови.
[133] Се однесува на Крстот на жртвата, кој се поставувал на сите воени гробишта со повеќе од 40 гробови.
[134] Њупорт – пристанишен град во Белгија.
[135] „Четирите црвени реки" се Сома, Марна, Оти и Изер, кои течат преку бојните полиња во Западна Европа.

да најдат прекор во смрт или коб,
освен сега, кога би дознале
дека после сè, ние, што нè спасиле,
им ја одрековме излиена крвта,
и го исмеавме плодот на нивната жртва.

## Патешествие

„Патешествие“ (ориг. „A Voyage“) е необична песна со темни ликови и бои. Посадата на бродот што се подготвува да појде кон далечно одредиште преку сивото море се состои од луѓе непожелни на копно, без дом, без котва, без семејство и без милост или добрина во себе. Сепак, има сила во нив што ќе се разузда кога ќе се соочи со морето. Песната завршува со стишена надеж дека минатото, какво и да е, минува, а таму некаде чека „поголем предел“ достоен за отворена сила, конечно засолниште каде што ќе го фрлат сидрото.

———

Коработ ни тропка од пристанот,
  висока плима нѐ вика од брегот,
а далеку преку морето
  има остров зад видокругот
  кај ќе го фрлиме сидрото.

Да појдеме – без збор противречен,
  во сивата пустош низ пена што тече,
без место свое, патници затечени,
  драг дом што немаат конечен,
  самотници, од сите одречени.

Мрачни луѓе, со грешни тајни
  в гради, здивени очи ледни
зад кои горка душа се гледа кај седи
  искривена од илјада маки бедни,
  немтури, со стиснати усни бледи.

Старци, што изгубиле вера во добрина,
  та за секаква служба се глават безобѕирна,
за погана работа на вода и планина,
  каде и да бара несреќата наемнина,
  расипни се со крвта си последна.

Млади лица, престарени и горчливи,
  силни луѓе, во зло уште подиви,
со ваква посада напуштаме брегови
  кон водниот рид што ќе нѐ превали,
  преку бранови непредвидливи.

Фенерите на лаѓата со надеж горат,
  гласовите преку широт ни џагорат.
Во други земји има поголем предел
  за сета машка снага што вреди.
Да кренеме сидро, што било – било,
  да исловиме, со стегнато кормило.

## Тажаленка на викиншките жени

Оригиналниот наслов на песната е „Песна за лира на данските жени“ (ориг. „Harp Song of the Dane Women“), но за да се приближи кон македонската култура, овде насловот е преведен како „Тажаленка на викиншките жени“. Киплинг ја напишал оваа песна според традиционалните нордиски тажаленки на жените што ги праќале своите мажи секоја пролет на викиншки походи во непознати води, во битки и грабежи од кои често не се враќале. Една е од ретките песни на авторот што говорат од женска перспектива – перспективата на оние што остануваат да чекаат дома, наспроти мажите, кои со сета страст заминуваат на опасни патешествија, во битки и смрт. Смртта е олицетворена во Старината – мистичен женски лик на старица што задава смрт, но ѝ е и главна соперничка на жената дома.

———

Што ти е жена да се одречеш од неа,
од огниште и поле, да појдеш по онаа,
вдовици што прави, белокоса Старина?

Нема таа куќа да засолни гости –
освен една постела сите да ги смести
крај бледи сонца и ридови пусти.

Нема бели раце таа да те заведе,
туку пиреј преплетен стократ да те впреде
во карпите на кои плима ќе те наведе.

Сепак, кога знаците на летото се бројат,
и мразот пука и ластари се кројат,
заболуваш од копнежи сетне што нè двојат –

Копнежи по поход и колеж и бука.
Кон брегот се искрадуваш оттука,
и ѕуриш во бродот во зимската лука.

Забораваш на смеа, муабет и мома,
на теле и коњ во шталата дома,
го катраниш бродот и затегаш ортома.

Потем едриш право кон бурен облак, либе,
и глув шум на весла во вода што бледи
е сè што ни останува, за долго, од тебе.

Што ти е жена да се одречеш од неа,
од огниште и поле, да појдеш по онаа
вдовици што прави, белокоса Старина?

## Адрамутин

Говорителот во оваа песна (ориг. „Hadramauti“) е еден пустински Арап од областа Адрамут, во јужна Арабија, денешен Јемен. Тој не ги сака ниту ги разбира христијаните, кои се однесуваат без почит, неразумно, а и без очигледна причина ги убиваат Арапите. Сепак, кога еден изнемоштен странец му доаѓа во шаторот, во бегство од крвна одмазда, Арапот ништо не го прашува, туку го прима со дарежливо гостопримство – го лекува, го храни, го пои, го опремува со најдобар коњ и храна за пат, но штом замине, зема сабја, го следи во пустината и го убива. Причината за ова е потсмевот на туѓинецот. И без да зборуваат ист јазик, однесувањето на туѓинецот покажало срамно непочитување и подбив со својот пустински домаќин и со арапските традиции.

Добро е да се спомне и дека според арапско-персиските обичаи, гостинот под покрив се смета за светост на честа и е под закрила на домаќинот, но штом излезе од домот, заштитата престанува – оттаму Арапот прво го испраќа странецот да замине од неговиот шатор, за да го убие без да ја наруши традицијата на честа.

———

Кој му го знае срцето на христијанинот? Како размислува?
Што му се мерки и тегови?[136] Кога време осмислува
за смеа, трпение или крвопролитие, и што ѓаволска нафака
го тера да се крене да нè убие? Не го сакам.

Заслужува потсмев на странци – влегува насекаде.
Обуен, гологлав влегува.[137] Со викање раце ќе подаде,[138]
нè прашува за вести во домот за нашите безимени.[139]
Мора Алах да ги создал четириесеткратно бесрамни!

Не е така во Пустината. Еден ми дојде во плач без сила –
со крвен одмаздник на трага – го зедов под закрила.
Не прашав кого убил. Сум го закрепнал и нахранил
ко брат да ми бил. Но Иблис[140] го беше родил.

Тој беше син на мајмун, во облека немирен.
Зборуваше со глава, раце, нозе. Го трпев и така гаден.
Што да му замислеше духот, во држењето му се виде
јасно ко жаба во кална бара. И тоа ќе го превидев!

---

[136] Со што ги мери своите дела, на каква вага, како одлучува што е исправно, а што не е.
[137] Според муслиманските обичаи, секој мора да ги собуе чевлите пред да влезе во нечиј дом или во свето место, а главата мора да биде покриена. Обувки и гологлавост се сметаат за поганење на светоста на местото.
[138] Повишување глас и мавтање со раце се сметаат за вулгарни и непристојни во арапската култура.
[139] Според строгите муслимански традиции, маж што не е од семејството не смее да зборува за жените во домаќинството. Тие мора да бидат невидливи и безимени за туѓи мажи. Туѓинец што прашува кои се и како им се нанесува срам на жените и на домаќинот, кој е одговорен за нивната чест.
[140] Иблис: во исламот, ѓаволот или Сотоната.

Си ја мрсев брадата немо, во тишина го соочив.
Душата му е преплитка за тишина, дур’ и со смрт пред очи.
Си реков: „Ова уморот му говори“, но одморен, дрдорлива
чавка стана, и одеднаш во лице ми се подбива!

Зошто го убив тој странец? Оти ме обесчести.
Ја оседлав мојата кобила Биџли[141], во седло го сместив.
Му дадов ориз и козјо месо.[142] Се исклешти од смеа.
Кога излезе од мојот шатор, излегов и јас од под стреа
со сабја во рака. Од греано вино со опиен здив
под ѕвездите ме исмеа – затоа го погубив!

[141] Биџли: името на кобилата значи „молња“, односно Арапот му го дал својот најдобар коњ на туѓинецот, кој овој не го почитувал.
[142] Да се дарува и да сподели храна има ритуална вредност на свето споделување. Домаќинот му дал од најдобрата храна што ја имало во пустината, а гостинот се чини дека и неа ја исмеал.

## Песна на Пиктите

Во песната (ориг. „A Pict Song“), Киплинг ги опишува Пиктите како „Малиот народ“ на британските острови. Покорени од Рим, самите немаат сила да им се спротивстават директно на омразените освојувачи, но тивко работат против нив. Можно е авторот да го видел опасниот потенцијал за бунт на „малите“ колонијализирани народи на Британската Империја и можно е приказната на Пиктите да е алегорија.

Историски гледано, малку се знае за пиктските племиња, освен дека живееле во северна Британија, пред доаѓањето на Келтите. Името „Пикти“ им го дале Римјаните, со значење „обоени“ или „насликани“ поради обемните тетоважи, шари или слики на телата и лицата. Зад себе оставиле само накит, високи камени столбови и плочи издлабени со симболи, и сега разурнати тврдини.

———

Рим никогаш не гледа кај оди.
  Секогаш му газат копитата јаки
врз нашите утроби, срца, род; и
  не му е гајле за нашите поплаки.
Неговите стражари нѐ минат – и толку,
  а ние се јатиме зад нив во орда,
во завера пак да го освоиме Ѕидот[143], колку
  што може јазик место сабја[144] горда.

Ние сме Малиот народ – ние!
  Премали за љубов или пизма.
Остави нѐ на мира, и види како ќе изгние
  Државата[145], ќе ја згази чизма!
Во дрвото ние сме црв!
  Во коренот ние сме гнилеж!
Отров сме скриен во крв!
  Во нога сме боцка од еж!

Бршлен што убива даб полека –
  стаорци што глодаат ортома здрава –
молци што гризат дупки во облека –
  колку ли го љубат она што го прават!
Да – и ние, народ од една педа,
  исто ко нив работиме везден –
си тераме по свое кога никој не гледа –
  пази, и ќе видиш еден ден!

[143] Се мисли на Адријановиот ѕид, исто така познат под имињата Римски или Пиктски ѕид. Го изградиле Римјаните во Британија на границата со Каледонија во вториот век н. е. за време на владеењето на императорот Адријан. Намената му била да ја заштити тогашната римска провинција од „варварите“ на север, од упади на бунтовници, разбојници и шверцери на стока, богатства и робови.
[144] Пиктите немале ни бројност, ни организација, ни напредни оружја како Римјаните и затоа им останало само да заговараат бунт и ослободување, т. е. имале само „јазик место сабја“.
[145] Римската Империја.

Навистина не! Не сме силни,
   но знаеме еден друг, моќен сој.[146]
Да, ќе ги наведеме нив, посилни,
   да ве скршат и столчат во бој!
На други ли само робје ќе сме? Знам.
   Отсекогаш сме биле робови,
Но вие – вие ќе умрете од срам,
   и тогаш ќе играме врз вашите гробови.

Ние сме Малиот народ – ние!
   Премали за љубов и за пизма.
Остави нè на мира, и види како ќе изгние
   Државата, ќе ја згази чизма!
Во дрвото ние сме црв!
   Во коренот ние сме гнилеж!
Отров сме скриен во крв!
   Во нога сме боцка од еж!

[146] Ова е референца на Норсите или Викинзите, кои биле далеку побројни од Пиктите и поспособни да ги победат Римјаните.

## Заминување

Како и други поморски песни на Киплинг, и „Заминување“ (ориг. „A Departure“) ја воспева сировата сила на природата и силата на смелите луѓе што умеат да се соочат со неа. Звучниот рефрен „Тешко му на слабиот!“ е можна референца на „тешко му на поразениот“ (лат. vae victis).

———

Од првиот бајрак со бел коњ[147] горе
 што Енџист[148] го развеа над чета,
ништо не се сменило на земја и море
 од она што го владее светот.
(Еднаш кај вити лаѓи[149] итале мазно
 денес крстосувач се нишка.)
Времето и плимата се плетат во сказна –
 „Тешко му на слабиот, тешко!“

Магија не ќе го заузда дивиот ветар,
 нит’ ќе го смири немирниот бран.
Дар не ќе премисли сива вода сета,
 но на силниот му служи океан.
(Како што длабочини вријат во понор,
 така и жив песок шушка.)
Водите имаат само еден збор –
 „Тешко му на слабиот, тешко!“

Гозбата заврши, муабетот блуди,
 муграта веќе се зори,
средба на пристан во ветровит студ,
 коработ чека морнари.
Згасни ја гламјата, предолго блеска,
 пушти ги свирачите на оддишка.
Ветрот и војната имаат една песна –
 „Тешко му на слабиот, тешко!“

Поздрав кон моќните весла во залет,
 нè одмина брегот со песок!
Поздрав кон бојните штитови во сплет
 наредени на бродскиот бок!
Поздрав кон првиот бран преку клунот –
 Кроце кон море! Без грешка!
Бродските штици јачат во чунот:
 „Тешко му на слабиот, тешко!“

---

[147] Бајракот со бел коњ бил бојното знаме на Саксонците од Кент.
[148] Енџист бил легендарен племенски старешина на Јутите од петтиот век и еден од првите предводници на англосаксонските инвазии.
[149] Витите лаѓи се долгите бродови (дракари) на Викинзите и други нордиски морски освојувачи.

## Вилинска опсада

Говорителот во песната (ориг. „The Fairies' Siege“) е заповедник на неименуван замок под опсада. Тој успеал да го одбрани замокот од сите напади во минатото, но овој пат непријателот е натприродно битие. Препознавајќи ја неможноста да се бори против невидливо оружје и против пратеник на виши сили, тој заповеда замокот да се отвори и да се предаде. Оној кому го предава замокот е Сонувачот, чии соништа се остваруваат. Во оваа метафора, световната сила – човекот од дело – ја признава надмоќта на инспирираната духовна сила – човекот со сон, идеја, занес и вдахновение. Поракатa, во извесна мера, е слична со „Балада за Верниот Тома“ во која поетот испаѓа помоќен од кралот.

———

Ми дале должност за овој замок –
и добро ја исполнив, бездруго!
Цел живот ми мина во одбрана на тврдина,
но ова е нешто друго.
Не ќе се борам против невидлив меч,
против копја што не ѕвечат –
На колена пред освојувачот, дај му го клучот –
на Сонувачот чии сни ќе се случат!

Дај услови на пораз, за име божје,
да не се налути, поитај, слуго!
Никогаш не сум се стресол пред оружје,
но оваа игра е друга.
Нема да војувам со гласник на Бога
(Господарот може сѐ да стори!)
Отвори му порта да влезе со кохорта
Сонувачот чии сни се творат.

Не би му отстапил пат на крал,
би се држел до своето и пред цар –
ни Тројната Тијара[150] не ме наговара –
но ова е поинаква твар.
Не ќе се борам против воздушен кнез[151],
стражару, пропушти го со арно!
Мост нека се спушти, нов владетел пушти,
Сонувачот чии сни се стварност!

---

[150] Папската тијара се нарекувала и тројна круна, симболизирајќи три области: небо, земја, чистилиште.

[151] Новиот завет вели: „...во кои живеевте некогаш според животот на овој свет, согласно *кнезот на воздухот*, односно на духот, кој сега дејствува во синовите на неверието...“ (Ефесјани 2.2). Во песната, Киплинг не разликува дали вилинската опсада ја прават божествени или демонски сили.

## Дарот на морето

Песната (ориг. „The Gift of the Sea“) личи на класична викторијанска трагедија, односно несреќа врз несреќа, без катарза, преобразба или наравоучение. Дејствието се случува во една куќа крај море. Ноќ е и има бура со силни ветришта и слана фатена на прозорците. Главниот лик е една вдовица. Мажот ѝ загинал на море, а таа ноќ нејзиното дете, сè уште доенче, починува. Со таква двојна загуба, жената му пркоси на морето: заканите му се напразни, бидејќи веќе сè ѝ зело. Мајка ѝ на вдовицата бдее со неа крај телото на детето, кога однадвор се слуша плач на дете. Предоцна жената излегува на брегот и наоѓа непознато, оставено бебе. Најденчето ѝ умира в раце, додека нејзиното лежи мртво. Насловот на песната сугерира дека морето ѝ понудило живо дете во замена за нејзините починати – живот за живот – но таа го испуштила „дарот“.

Стиховите содржат референции на обичаи поврзани со мртвите, присутни во северните делови на Британија. Кога некој ќе почине, се отвораат прозорците и вратите за да ѝ се овозможи на душата на покојникот непречено да замине. Телото на покојникот може да биде положено покрај врата поради истата причина. Во текот на целоноќното бдеење се пеат таканаречени песни на „премин“, кои им ја препорачуваат душата на светците.

———

Мртвото чедо го зави во покров
   и крај него бдее вдовица;
мајка ѝ дреме, а на море невреме,
   ветар со лапавица.

Но жената се смее на сè. Го кори:
   „Го загубив мажот на море“, збори,
„и чедото ми умре. Смири се, замри,
   што полошо ќе ми сториш?“

Вдовицата бдее над мртвото чедо
   и свеќата веќе ќе згине,
но не е уште спремна за песна на премин
   да ѝ каже на душата да замине.

„Марија нека те земе“, пее,
   „што ми спиеше на срце, амин!
Марија ноќва во лулка ќе те успие“,
   но никако да рече, „замини.“

Тогаш се зачу плач од морето,
    но морска слана го прекри стаклото;
„Не чу ли, мајко?“, праша збунето,
   „да замине чека малото.“

А мајка ѝ, поспана, со воздишка слуша,
   „Овца што се јагни блее пред изгрев,

та зошто би плачела крстена душа
  што никогаш не познала грев?“

„Оф ножиња што ги држев две в рака,
  оф раче што во срце ми влезе,
како да знае каде понатака
  и само да крене резе?“

Крај вратата послаа платно едно
  и врз него јорган за прекривка,
да не му е ладно на земи, јадно,
  но плачот продолжи тивко.

Вдовицата го крена резето на врата
  и напрегна очи да бродат,
ја отвори вратата кон горчот на бурата,
  душата да се ослободи.

Немаше надвор ни зрак ни призрак,
  ни дух ни искра под облакот.
„Не чу ли ништо, мајко? Нешто
  плаче по мене во мракот.“

Но воздивна поспано мајката:
  „Болката тоа те ремети;
Не е ли буката од крикот на шлуката
  или плач на галеби прогонети?“

„Сивиот галеб на копно безделничи,
  а шлуката следи запрега.
Не беше птичји плачов, не личи,
  мајко, го слушам и сега!“

„Мирно, јагне мое, седи си до денот;
  на чедото зло веќе не му се котка,
на болката ѕвонот ти го крши сонот,
  и празната ти прегратка.“

Таа ја истави мајка си, не слуша.
  „Пушти ме, во име божје!
За мир на душа морам да слушнам
  што ме вика од крајбрежје.“

На самиот крај на бурниот пристан,
  каде морски алги сплеле ќебе,
го најде оној глас, предоцна за час,
  најде едно друго бебе.

Го приви веднаш на гради со жалопојка
и се врати кај мајка си, бледа,
но одби тоа дојка, не погледна мајка,
а го нарече ко своето чедо.

Детето на боска не се ни освести,
а нејзиното во покров на чардак;
„Бог да ни прости, мајко“, се прекрсти,
„го пуштивме да умре в мрак!“

## Паричката говори

„Паричката говори“ (ориг. „The Coin Speaks“) ја отсликува декаденцијата на империите, наспроти јавната поддршка на авторот на британскиот ројалистички империјализам. Песната е паралела на крајот на Римското Царство и почетокот на падот на Британската Империја. И денешните „престарени“ народи и култури може да се најдат во неа. Мало појаснување за формата: субјектот на песната е една паричка, искована во доцниот период на Римското Царство, која сведочи за сѐ грдо што видела во текот на своето постоење.

———

Пејачот пее за пара: но искована
во Рим, во последната агонија,
јас замолкнувам секаква мелодија.

Со години ова тенко светло око
ѕирка на секој пазар и пород
на проклетиов царски народ.

Ме топлат и носат на сите страни
нечисти срца и раце валкани –
што сѐ немам видено од Римјани?

Не царство сматено и опаднато –
ослепено и остинато –
што чеда си трампа за злато;

Не толпи од владар замаени
со леб и игри, а платени
од давачките сопствени.

Не полја освоени со крв, па вратени
со нечуен збор на собрание
на дивјак и меч во владение;

Не гласот на народот, ко вечен
да е, да воспева ил’ да сече
избран идол месечен;

Не распуштена армија и армада,
не кораби без весла и посада,
не запустена земја за срам,
сето ова сум го видела и го знам.

## Цигански коли

„Цигански коли“ (ориг. „Gipsy Vans“) е остро-иронична песна против ситнодушието на оние што живеат „уредно“, „угледно“ и „исправно“. Се потсмева на оние што сметаат дека доблеста се состои од воздржување, според религиозната максима „Изгуби го животот за да живееш“, на оние што ги жртвуваат животната страст и слободата, а заземаат позиција на морална супериорност кон останатите. На овој малограѓански стереотип, песната го спротивставува стереотипот на номадските Роми. Превратот доаѓа на крајот од песната, во залудноста на животот без вистинско живеење – и е, всушност, романтизирање на Ромите во традиционален позитивен стереотип на слободен и страстен живот.

―――

Ако не си од циганска крв алова
  што дење-ноќе краде,
заклучи го срцето со двојна брава
  и клучот фрли го некаде.
Закопај го под најцрн камен и под,
  под огниште, вон дофат,
држи будно око на својот имот
  и држи се за правиот пат.
    *Тогаш можеш да застанеш на ѕидот*
      *со цигански коли да играш мајтап...*
    *Зашто не се арни од родот на Циго*
      *што живеат ко Роми на пат.*

Ако не си од циганска крв и бедро
  што зема, не штеди, без срамота,
трај си задоволен со своето добро
  и гледај си своја работа.
Земи плуг, јарем и орај, сѐ така,
  и сеј, и ’рмбај со алат,
но никогаш не пуштај срце од рака,
  да полета лудо на пат!
    *Така ќе се ситиш на купечко благо*
      *дури цигански коли низ градот се губат...*
    *Зашто не е природно ко родот на Циго*
      *да се љуби ко Роми што љубат.*

Ако немаш цигански очи и лик
  што гледа но ретко солзи,
не врти поглед кон ѕвезди зад видик,
  сон ќе ти земат без полза.
Месечина гледај само низ џам
  да видиш што времето носи,
но не трчај по ноќен дожд сам,
  кон дома по утринска роса.
    *Та мирно ќе мижеш склопчен, бездруго*

*штом цигански коли крај куќа ти водат...*
*Оти не е угледно ко родот на Циго*
*да се оди ко Роми што одат.*

Ако не си од циганска крв чиста,
а си некој кој време има,
пази на точност, и „сѐ на свое место“,
на разум и угледно име:
жртвувај сѐ – вредно да живееш,
ко сите што треба, без страсти и мани,
па ќе ти се смеат кога ќе умреш
и Бог и жена ти и сите Цигани!
*Тогаш ќе скапуваш во својот гроб*
*додека циганските коли се збираат...*
*Тоа не е причина родот на Циго*
*да не умира ко Роми што умираат.*

## Буда во Камакура

Киплинг ја напишал оваа песна (ориг. „Buddha at Kamakura“) по посетата на статуата на Буда (изградена околу 1252 г.) во манастирот Котоку-ин, во Камакура, Јапонија. Песната е слободна парафраза на известувањето за туристи напишано од страна на првосвештеникот на блискиот будистички манастир да го почитуваат светилиштето, без оглед на нивната вера: „Туѓинецу, кој и да си и од која и да си вера, кога влегуваш во ова светилиште, запомни дека чекориш по земја осветена од столетна верба. Ова е Храмот на Буда и портата на вечноста, и затоа мора да се влезе со стравопочит.“ Причината за ова известување биле странски, западни туристи што се однесувале вандалски и се потсмевале на светилиштето, на што Киплинг или сведочел или слушнал.

———

Ти, кон Тесниот пат[152] што си завртен
под пеколен блесок кон Судниот ден,
кротко со „паганите“ што се молат под скулптура
на Буда во Камакура!

Негов е Патот, а Законот – настрана,[153]
кого Маја[154] го носела под срце без мана,
Бодисатва, Учителот на Ананда[155],
Буда во Камакура.

Ако тој не гори, ни гледа ни слови
што ти им благодариш на своите богови,
не си грешел со луѓе вакви, негови
чеда од Камакура.

Поштеди нѐ од сета западна шега
кога мирizлив чад над стапче бега;
за мали гревови мали луѓе сега
се молат во Камакура –

Пеперуги со шари врз сивите крилја
пред очи му леткаат во лудорија.
Тој е над секоја мистерија,
но ги љуби во Камакура.

И оној кој е чист без гордост и кроток
не суди ни вера ни свештеник ни свиток,
ќе ја вкуси сета душа на Исток

---

152 „Тесниот пат“ е христијанска новозаветна референца (Матеј 7, 13–14) за божјиот пат.
153 „Патот“ е будистичка референца, додека, пак, „Законот“ е христијанска старозаветна референца. Стихот значи „стави го христијанството настрана кога го гледаш будизмот“.
154 Мајката на Гаутама Буда се викала Маја.
155 Ананда бил историски сопатник на Буда.

крај него во Камакура.

Секоја сказна што Ананда ја добил
за раѓање ко ѕвер, птица, или риба
откога Учителот низ животи се гибал
ветре ја носи во Камакура.

На сонливите очи ќе им се причини
ко да цутат златните височини,
Шве-Дагон[156] блеска на исток во далечини
од Бурма до Камакура,

По нababрен воздух се сипе невоздржан
татнеж на тибетски барабан
и – „Ом мани падме хум“[157] во бран –
надалеку од Камакура.

А брамани владеат со индиска раја,
будистички урнатини се во Буд-гаја,
и кравојадни фанатици[158] да се скраја
од Буда и Камакура.

Туристичка претстава, раскажани повести,
ʼрѓа ја фаќа, од бронза, таа биста,
толку, или едвај, нели си на чисто
што значи Камакура?

После утринската молитва, помисли,
пред да заминеш по своите должности,
нели е Бог ко човек најблиску
сообразен во Камакура?

---

[156] Шве-Дагон е една од најсветите будистички пагоди, денес под името Шведагон Зеди Да; позлатена ступа во Јангон, Мјанмар.
[157] „Ом мани падме хум“ е будистичка санскритска мантра, во буквален превод, „воспевај го скапоцениот камен во лотусот“.
[158] „Кравојадни фанатици“ се однесува на христијански фанатици: браманите ја сметаат кравата за света и забранета е за јадење, а будистите не јадат никакво месо.

## Блудниот син

Блудниот или загубениот син (ориг. „The Prodigal Son“) е лик од параболата на Исус Христос наведена во Евангелието по Лука (15, 11–32). Параболата говори за еден имотен човек што има двајца синови: помладиот го бара својот дел од наследството веднаш, заминува од дома и троши сѐ на расипнички живот. Без скршена пара, тој се глави за највалканата работа, да чува свињи. Од глад и од мака, младичот се враќа кај татка си да го моли за прошка. Татко му веднаш му простува и коле теле за да го прослави неговото враќање. Постариот син, кој послушно останал дома и вредно работел со татка си, се буни за неправедната родителска дарежливост. Таткото му му одговара да се веселат затоа што помладиот син и брат „бил мртов и оживел, бил изгубен и се нашол“. Тоа е и крајот на параболата во Новиот завет. Наравоучението е јасно: колку и да згреши човек, ако се покае, Бог ќе му прости и пак со радост ќе го прими во својата закрила.

Но Киплинг нуди поинаков, бунтовнички продолжеток: блудниот син пак заминува од дома. Синот ја раскажува својата страна од приказната, дека, неискусен, бил обележан како лесен плен за разбојници и измамници, но пак застанал на нозе, иако како свињар. Сепак, откако се вратил дома, тој не може да се помири со богобојазливоста, невеселоста и прекорот што владеат под татковиот кров. Постојано се наоѓа под надзор и осуда за морална слабост. Затоа решава да се врати назад во кочината: подраго му е ведро да пасе свињи, бидејќи и самиот е „по малку свиња“, а свињите не го прекоруваат за однесувањето.

———

Еве се враќам на своето пак,
сит, со опрост и познат пак,
прифатен од својата коска[159] пак,
   добредојден од својата крв.
Згоено теле[160] се готви за мене,
но помија ми е послатка на мене,
и чинам свињи се најдобри за мене,
   па се враќам на кочина и стрв.

Никогаш не сум бил баш фин, знаете
(а тоа му пречи на брат ми, знаете).
Но нема прекор меѓу свињи, да знаете,
   ако по малку ко свиња терам.
Па поаѓам со стапот[161] да го јадам сито
лебот што е повеќе слама од жито,
но аман! – со смеа се јаде и од корито,
   што нема на семејна вечера.

---

[159] „Прифатен од својата коска“, т. е. од своите, од семејството. Во оригиналот е „коска од мојата коска“, што е референца на Библијата. Кога ќе ја види Ева првпат, Адам вели: „Еве тоа е коска од моите коски, и плот од мојата плот“ (Битие, Прва книга Мојсеева: 2.23).
[160] „Згоеното теле“ се спомнува во *Параболата за загубениот син* во Евангелието по Лука (15, 11–23).
[161] Стапот е традиционално обележје на патниците и аџиите.

Татко е стуштен и сè ме советува,
брат ми се мурти и презриво потсетува,
а мајка со „Верувам“ ме просветува,
   па ми се бега надвор да пцујам.
И да е воздржан главниот слуга,
послугата ме гледа ко да сум без заслуга,
чудовиште од расипност, бедна шуга,
   – ако е право, да се отрујам!

Го изарчив имотот, знам дека е така,
на бесен живот, и баш беше така,
но ништо не укажува дека пројдов така
   полошо од подобрите од мене.
Спомнуваат пари што сум потрошил таму –
дека брзо сум живеел кога бев таму –
но сите забораваат – ме пратија таму
   сам, ко богат син на цена.

Па бев бележан за кражба веднаш,
и ги загубив парите (зар е чудо?) веднаш,
но не се откажав и не паднав веднаш,
   и стигнав во кочина, за грош да се главам.
Таму и ден и ноќ бев сам со свињи,
и делев млеко и трици со свињи,
па научив што се исплати со свињи,
   и – тој ум можам да го продавам!

Па се враќам на стариот занает пак,
не е така лесно да ме ограбат пак,
не сум така спремен да се расплачам пак
   на рамо на некоја душичка.
Заминувам, татко. Збогум на тебе!
Проштевај, мајко! Ќе ти пишам на тебе!
Нејќам да бидам непристоен со тебе,
   но, брате, баш си кучка!

## Доброчинители

Песната (ориг. „The Benefactors“) почнува со немоќта на уметноста соочена со сурова снага и со груба и проста стварност. Продолжува со тенденцијата на човештвото да изнаоѓа сè помоќни инструменти на насилство, што води кон бесмислено, неодбранливо, масовно крвопролевање како она во Првата светска војна. Песната сепак завршува со надеж дека човештвото ќе се отрезни кога-тогаш и тираните ќе паднат, иако обичниот човек продолжува да им „се тресе“ на силите на власт, и покрај поуките на историјата.

———

*Ах! Чуму ни е класичен стил*
*и чуму си благоглаголил*
*наспроти настан прост ил’ немил*
*што всушност ни се случил?*

*Чуму на Уметност да сме амали*
*со боја, проза и рима сува –*
*кога Природата со раце голи*
*секогаш нè потчинува?*

Не школа, не спрема, не благ дух прав,
не штедра гозба на јасли,
туку горчлив грч од бол и од страв
го тера човека да мисли.

Во грдата младост на светов слаб
човекот настанал по божји урнек,
најдолгата рака, најостриот заб,
подвластила човек под човек.

Со удари и загризи до коска мајчина
тој поучен од бол и страва,
научил со копје да боде од далечина,
од безбедно со камен да мава.

Па заб и нокот времето ги згази
како оружје на душман јак,
но на некој гениј му здодеале порази,
па измислил стрела и лак.

И камен и копје станале џабе
ко старовремски нокот и заб;
но оклоп, од бол што му било шубе,
исковал некојси слаб.

Па безбедни станале тие со пари
но немале оклоп сиромавите,

сè додека некој црн прав не справил
  и ги порамнил пак тасовите.

Прво оклоп, па шлем исчезнал,
  по копје, и лак, и кинџал,
и кога чадот од битката се развеал,
  – сите со ист арсенал...

И кога милиони така загинале
  за ќеиф на некој луд крал,
човек, саглам поучен од што страдал,
  се уморил од овој бал;

И токму кога за малку човекот божји
  ќе го поробеле без надеж,
умот се свртел против оружја можни,
  и укинал сè одненадеж.

*Секоја власт, тиран и толпа,*
  *чија глава станала напаст,*
*завршува во дупка што вредно си ја копа*
  *и ита кон својата пропаст.*

*А човек, кој од сушни потреби*
  *совладал сè до денес,*
*уште се тресе на нивните наредби*
  *за да им стивне бес!*

## Новогодишна честитка

„Новогодишната честитка“ (ориг. „The Compliments of the Season“) е безмилосна песна – не е препорачливо да се чита пред или по Нова година и Божиќ, особено ако човек е подложен на празнична, зимска или каква и да е депресија. „Честитката“ ја гледа мрачната страна на обртот на годините: со какви било надежи и да се почнува новиот круг, во рок од една година сè опаѓа, се валка и гине.

Славениците ја „погубуваат“ старата година „со пир и бес и радост“, а новата ја поздравуваат со гладијаторскиот поздрав *„Morituri te salutant!“* („Оние што ќе умрат те поздравуваат!“). За возврат, Новата година, или младиот крал на времето, ја ветува темната страна на секој бран што паѓа: страстите ќе се оладат, ветувањата ќе се прекршат, лаги ќе се кажат и доблестите ќе паднат. А кралчето на своите поклоници ќе им вети „штедри“ дарови: старост, залудност, „убав поглед на шанси пропуштени; изобилство од јалови копнежи... познание на гревови непрежалени“. И на тоа, славениците наздравуваат и пијат.

———

Стигна на зимска полноќ – Владетелот –
   најмладиот син на Часот,
а му го погубивме претходникот
   со пир и бес и радост.

*„Te morituri salutant!“* го поздравивме.
   О! Какви ти се плановите? – повикавме,
и со нас какви ти се намерите?“ –
   Одговори Кралчето на Ерите: –

„Народе мој! Што легла ќе се испразнат;
   и што лулки ќе се наполнат;
и што страсти ќе исчезнат;
   и надеж и срца ќе изѕемнат,

пред да ме снема зимава наредна.“
   (Владетелот молкна и се насмевна,
и од очите на Детево се виде
   Татко му грозен пак како гледа.)

„Што заклетви ќе се прекршат,
   и жени и мажи ќе излажат:
и завист и омраза и злоба и гад
   пред да умрам ќе се покажат.

Што вечни љубови ќе истинат
   пред пола власт да ми мине,
и одлучни желби и доблест,
   ќе ископнат ко снег без повест.“

И на тоа, гозба пославме

и во камбани заѕвонивме;
и за дарови гласно запекавме
од рака на Кралот да примиме.

Тој орев им даде на беззабите;
мрс на старите и слабите –
на дар, вид да губат старечки,
на дар, бразди на чела и брчки.

Храбри надежи, високи цели,
подлабоко во калта дострели,
убав поглед на шанси пропуштени;
изобилство од јалови копнежи.

Нè засипа штедро со познание
за гревови непрежалени,
и ни даде дар за љубовна силина
штом добата за љубов ни измина.

Та даровите ги прифативме,
се нагостивме и наздравивме
и соседите ги прегрнавме,
„Среќна Нова!“ си посакавме.

## Слуга кога царува

Песната (ориг. „A Servant When He Reigneth“) се темели врз една од изреките во Стариот завет, која вели: „Од три работи се тресе земјата, и четири кои не може да ги поднесе: слуга, кога ќе стане цар, безумен, кога со наситување ќе се најаде со храна; развратна жена, кога ќе се омажи, и слугинка, коа го зазема местото на господарката своја.“ (Стар завет: Изреки, 30, 21–23). Авторот на оваа изрека, според Библијата, е побожниот Агур, син на Јаков, спомнат овде во првата строфа.

Иако песната е со ставови сообразни со старозаветниот морал и фундаменталистички сфаќања на половите улоги, фокусот е на моќта што паѓа во погрешни раце: човек што има слаб карактер, ако се стекне со власт, се однесува неспособно и штетно. Мошне е веројатно дека инспирацијата на оваа песна се современици на Киплинг – веројатно политичари – кои, според неговото мислење, не биле доволно зрели и доблесни за моќта што им била в раце. Овој аспект ја прави песната актуелна и денес.

___

Од три нешта се тресе земјата
и четири не поднесува –
побожен Агур ги набројува
и во книга ги изнесува.
Четири страшни зла
на човештвото му се во крв,
но слугата што царува
Агур го ставил прв.

Кај слугинката господарка
не мораме в куќи ниеднаш.
Безумниот што се прејадува
сам ќе заспие веднаш.
Развратна жена омажена
ќе се подобри со бебе;
но слуга кога царува
е беља за себе.

Нозете му се брзи за метеж,
рацете му се бавни за труд,
ушите му се глуви за разум,
устата му е гласна за суд.
Моќ употребува само
да покаже сила, лукаво.
Не ферма здрав ум ако
не му докажува право.

Оти пред неговото да дојде
служел под туѓа узда
и во несреќи се криел
зад скутот на својот газда,

кога од глупост ќе причини
непотребен пекол во круг,
слугата кога царува
префрла вина на друг.

Тој лесно се заветува, но
тешко верува, змиски,
довербата лесно ја крши,
се плаши од своите блиски.
Првата толпа ќе го завлече
да прекрши даден збор.
О, слугата кога царува
е роб без поговор!

## Жената на Јов

Песната (ориг. „Job's Wife“) зема стих од Книгата за Јов од Стариот завет (2.9): „...неговата жена му рече: 'До кога ќе трпиш?' (д) Па кажи веќе некој збор кон Господ и умри!“ Во англиската верзија, жената на Јов погрубо му говори: „Сè уште ли се држиш за својата чесност? Проколни го Бога и умри!“[162] Песната на Киплинг го зема ова „проколни го Бога и умри“ за увертира во една огорчена тирада против живот во болка без надеж, за што смртта е сладок и единствен лек.

За контекст, Јов бил праведник со сите благодати дадени од Бога. Тој станал мета на предизвик што Ѓаволот му го упатил на Бога: дека смртникот го благословува Бога само во добро. За да го докаже спротивното, Бог му дал власт на Ѓаволот врз сè што е на Јов, освен врз самиот него. Така, од мирен, богат, благословен човек, без објаснување Јов одеднаш изгубил сè, и здравјето и богатството и децата и пријателите. И покрај тоа што го колнел своето раѓање, Јов останал цврст во верата, дури и кога ја посакувал смртта и го предизвикал Бога да му укаже што згрешил за да биде толку сурово казнет. За својата истрајна вера и во несреќата, по долготo искушение, Јов бил награден и му се вратиле здравјето и благодатта. Библијата не прецизира што се случило понатаму со неговата сопруга.

———

Проколни го Бога и умри, оти ништо веќе нема.
Горката чаша ти се прели стопати.
На цел свет жива душа нема
што ѝ е гајле за тебе. Што си Му па ти?

Нема потреба од тебе. Светот е бездушен,
и љубов нема. Смртта само поскраја стои.
Верата е незнајна. Од надеж си лишен.
Избор имаш само меѓу смрт и болки свои.

Оф, животот е пуст, а смртта е слатка вака
за некој ко тебе. Ако уште веруваш
дека Тој ти е пријател што ти помага во мака,
и што ти е животот па да го оставиш
ко драг да ти е? Сонот на смртта е долг и онака.
Нема ли да сркнеш од Лета да се окрепиш?

[162] “Then said his wife unto him, Dost thou still retain thine integrity? Curse God and die.” (англ.)

## Дворецот

„Дворецот“ (ориг. „The Palace“) е метафорична приказна за создавањето, за неразделноста на минатото, сегашноста и иднината за оние што творат и градат. Колку и на творецот да му се чини дека создава нешто ново, сепак гради врз претходни дела, или врз постари „урнатини“, и притоа користи туѓи материјали за својата градба.

Ѕидарот во песната го сознава сонот на својот претходник и ја разбира тајната порака врежана во неговите урнатини. Согледувајќи ја својата врска со минатото, градителот сфаќа дека и неговата најубава градба, „дворецот достоен за крал“, еден ден ќе биде нечија грда урнатина – ќе падне како плен на времето и на наредниот градител. Тој ја прифаќа неминовноста на своите и на туѓите почетоци и краеви, на нивната поврзаност, и затоа и тој, како и неговиот претходник, во секој камен врежува порака до наредниот Ѕидар: „Порачај му, знаев и јас.“

Песната е од подоцнежниот период на авторот и сугерира една поголема историска перспектива што зрелиот поет ја согледува, за своето место во историјата во однос на тие што биле пред него и тие што ќе дојдат по него.

Стиховите почнуваат со титулите Крал, Ѕидар и Мајстор, а тоа бара појаснување. Зборот за „ѕидар“ на англиски е масон, што значи и член на масонска ложа. Киплинг бил масон, како и многу негови современици – во тој период, масонството не се сметало за некакво демонско здружение. Во релативно егалитарното друштво на масоните, и британскиот крал држел мистрија в рака како Велик Мајстор на ложата. Масоните се сметаат себеси за градители или ѕидари на подобар свет.

———

Кога бев Крал и Ѕидар – Мајстор вешт што се докажал,
расчистив земја да изградам дворец достоен за еден крал.
Издадов наредби и копав под земја. Со време, под сета кал,
дојдов до разрушен дворец што друг крал го изѕидал.

Без вредност во стилот – без усул во планот – бесцелни,
му кршкаа под земја темелите срушени –
Ѕидарство грубо, изведено грешно, но на секој камен украс:
*„По мене доаѓа Ѕидар. Порачај му, знаев и јас.“*

За моите темели, што, добро обмислени, ги исправав,
рушев негови камења, одново ги делкав и клавав.
Од негов мермер вадев вар: го горев, мелев и подготвив;
земав и фрлав слободно од дарот на кротките мртви.

Но ниту го презирав ниту се фалев; сепак, при секој удар,
во урнатите темели го читав срцето на тој ѕидар.
Како што тој пишал и молел, така го видов сочуван
обликот на сонот што го гонел во ликот на неговиот план.

* * *

Кога бев Крал и Ѕидар, на пладнето на мојата слава,
ми пратија збор од мракот. Чув шепот чуден над глава –
„Крајот е забранет. Ползата ти е исполнета.

И твојот Дворец за друг Крал ќе биде плен под пета.“

Свикав аргати од копови, од каменолом, од урнатини.
Сè што создадов препуштив на вера на неверни години.
Само греда ќе изрезбарам – само камен ќе украсам:
*„По мене доаѓа Ѕидар. Порачај му, знаев и сам.“*

## Објаснување

Оваа песна (ориг. „The Explanation“) прво била објавена под насловот „Легендата за Љубовта и Смртта“. Љубовта е претставена како Купидон, наоружан со лак и стрели, а и Смртта, иако традиционално ја замислуваме наоружана со коса, во песната исто носи лак и стрели како оружје. Во некоја попатна меана, овие вечни противници се среќаваат, ги фрлаат лаковите и стрелите на куп, се запиваат, и следниот ден, мамурни, земаат секој по грст стрели од купот, не забележувајќи дека стрелите се измешани. И затоа, вели авторот, „старци љубат а млади умираат“ и ден-денес, односно љубовта може и да ранува и да убива, а смртта да донесе спокој.

———

Еднаш Смртта и Љубовта ја запреа борбата,
влегоа внатре во животната меана, та
викнаа вино и ги фрлија – о, зло! –
своите стрели на ист куп на тло.
По пијанката сфатија дека, без да забележат,
стрелите измешани на земја им лежат.
Секоја брзо грабна грст стрели
од човечки животи и од љубови.
Судбоносен ден во прелага осамна!
Измешани стрели секоја задена:
во страшната спрема на Смртта
се најдоа стрели од другата сорта;
и стенкаше врзопот на Љубовта
од отровните стрелки на Смртта.
Така тие ни ја направија бељата
пред многу лета во меаната.
Знаат ли дека работат без уредба
господаркиве на нашата судба,
кога наслепо во лет стрелаат,
старци љубат а млади умираат?

## Одговорот

Песната (ориг. „The Answer“) е кратка медитација за предодреденоста и промислата, кои ја објаснуваат привидната случајност на тажните судбини. Чуден ветар ја сронува розата од гранката, а градината останува негибната. Розата му се жали на Бога зошто е така. Бог ѝ одговара дека сè е промислено и предодредено уште од создавањето на светот, и има смисла во големата слика на нештата. Во овој случај, нејзината смрт била поука со цел едно момче да ја сфати и да ја прифати божјата волја, и така душата да му се спаси од пеколот.

———

Една роза скината на патека во градината,
крена глас кон Бога, откај Му е лутината,
зашто налет на ветар во самрачна тишина
од сите цветови само неа ја скина.
А Бог, кој сите ги слуша, и спечен прав и сонце,
се сожали и ѝ шепна крај жалното лице,
„Сестро, од лошата судба велиш си збунета –
Што гласови чу кога ти се срони круната?“
Розата одговори, „Во тој мрачен час,
’Татко, зошто падна цветот?‘, праша еден глас,
’оти, види, ни пајажината не се скина.‘
А друг глас одговори, ’Божја Волја, сине!‘“

Тогаш меко, ко дождец, во слога,
ѝ дојде на розата одговор од Бога:
„Сестро, пред да ги разделиме мракот и водите,
пред ѕвездите да се видат меѓу себе сите,
врзавме време, плима и простор, и се пиша –
ти да паднеш, и некој вака да праша.“
Тогаш свенатото цвеќе во спокој си почина
ко сите починати со душа невина;
а оној кој праша зошто паднал цветот
го согледал Бога, се спасил од адот.

## Летот

Песната (ориг. „The Flight“) е едноставна: јато диви гуски се отселуваат од трските веднаш штом ќе чујат човечки чекори во близина. Луѓето се чудат на ова, но гуските знаат дека вревата на будалата е само најава на ловци што кога-тогаш ќе дојдат. Наместо премислувања, дискусии, преговори и слично, птиците едноставно ги снемува.

Тонот на песната е необичен за Киплинг, кој често воспева храбра воинственост. Можеби избегнувањето конфликт од страна на дивите гуски е последица на зрелата доба на поетот. „Летот“ е напишан во 1930 г., кога Киплинг е сè поизолиран и маргинализиран во јавната сфера поради своите (тогаш веќе) старомодни колонијалистички убедувања. Можеби веќе бил уморен од борба за вредности што малкумина ги застапувале во сè полибералната Британија. Духот на дивите гуски звучи како она чисто и природно, кое се измолкнува од досегот на будалите и подлеците во некој недопрен свет.

———

Кога дивите гуски чуја будала
   што газел блиску до нивните гнезда,
не кренаа ни глас ни глава –
   летнаа кон посреќна ѕвезда.

Ниту бран се разбранува, а брегот се очуми
   без предупредувачки знак.
Засолништето од трски едвај зашуми
   и сè се смири пак.

Само жалните врби сфатија,
   а виде и подводниот свет,
што сè освен ’ршум од поплава
   се искрадна со тој лет.

Далечна плажа ги виде во редови
   како се јатат, со поздрав да дојдат,
во миријада на голите брегови
   спремни на знак да појдат;

Со налет на крилја бурно ги запенија
   јатата искриви риби, штом
ред по ред во лет се кренаа
   во потрага по безбеден дом;

А далеку долу под цврстиот клин
   слушнаа (непоколебани сосема)
луѓе како врева сред шамок и крин,
   вчудовидени што ги нема!

И кога луѓето пробаа да ги наговорат
   пак да се гнездат кај што се излегле,

„Не, од будали подлеци ќе се сторат“,
   само толку гуските рекле.

## Моќта на песот

„Моќта на песот“ (ориг. „The Power of the Dog“) е тажаленка по верните четириножни срца, чиј животен век е пократок од човековиот. Неизбежноста, тагата и одговорноста да се испрати својот пес во смртта го кршат срцето на сопственикот. Последната строфа за „љубов земена на заем“ може да се преслика на секоја срцева љубов кон човечки и други битија.

———

Има доволно таги и по природен тек
од мажи и жени да ни исполнат век;
а кога веќе е сигурна залихата таги,
зошто и повеќе да ни се драги?
*Браќа и сестри, ве молам од душа,*
*не давајте срце на пес да го скрши.*

Со кутре си купил – а не се двоуми –
бескрајна љубов што не може да глуми –
совршена страст и восхит што те плават
и при удар во ребра и при галеж по глава.
*Но сепак, не е најправеден аршин*
*да подариш срце на пес да го скрши.*

Кога оние лета што природа ги дала
при крај се, со астма, ил’ тумор, без сила,
и тивка препорака од ветеринар шушка
за смртоносна доза и за полна пушка,
*Тогаш ќе видиш – на тебе е да довршиш –*
*Но... си дал срце на пес да го скрши.*

Кога телото што живеело по секоја ти желба,
со цимол за поздрав, се стишува на разделба,
кога духот што се свивал кон сите твои чувства
заминува засекогаш – при кои ли божества –
*ќе откриеш колку многу ти е мил*
*и дека срце на кршење на пес си подарил.*

Има доволно таги и по природен пат
кога треба се закопа христијански брат.
Љубов не се дава – на заем се зема
со растечка камата по банкарска шема.
Иако не верувам секогаш ни дека
колку сме ги чували, толкава е тагата:
кога долг се враќа, праведен или не,
и на краток и на долг рок, исто се колне,
*па зошто – о Небо (пред нашето да заврши)*
*даваме срце на пес да го скрши?*

## Дајна на небото

„Дајна“ (ориг. „Dinah in Heaven“) ни дава уште една тажна тема, но раскажана со нежна смеа и игра на скриен идентитет: Киплинг намерно не објаснува која е Дајна и го остава читателот сам да сфати кој починал и направил ’ршум пред Портите на Свети Петар.

———

Не знаеше таа дека почина,
  но штом болката ѝ престана,
на златниот под таа верно седна,
  да чека познат чекор во далечина,

Со начулени уши и будни очи
  нестрпливо помирена на порта;
но никој не ѝ беше предочил
  – рајот не бил за нејзина сорта.

Оние со ореоли, харфи и крила
  ѝ се собраа со опомена милосрдна;
ѝ глаголеа за небесни мерила,
  но Дајна не се ни помрдна.

Единствен чекор по скалите сјајни
  што водат на небо од памтивека;
дур’ не го чуе – им објасни Дајна –
  должност ѝ беше да чека.

Им објасни со кострешни влакна,
  со зината челуст и обелен песјак –
на копјето на Итуриел бурно скокна,
  на вистина што беше знак[163]!

Одеднаш – од мостот на душите
  што секој немирен дух го прошол –
го чу оној чекор, еден од сите,
  и знаеше – тој беше дошол.

Ги остави во чудо како да ја сметнат,
  но таа ни за миг со око не трепна.
Побрза од својот цимол, летна
  таа преку ширта бесмртна;

Расфрла херувими на лево и десно
  па од залет се лизна меко,

---

[163] Во „Загубениот рај“ на Милтон се наведува дека допирот на копјето на ангелот Итуриел ја открива вистината.

се скри под тронот на Петар, во тесно,
   да го дочека него, човекот.

*      *      *

Еден од дусите прекина молчење:
   – „Има ли душа овде, биди прав,
да спасила глупак од пијанчење,
   и страшливец од сопствен страв?

Од ноќ кон ден душа да завртела,
   кога друга помош не вредела;
да ја зграпчила од очај и пак да направила
   човек од бедна џукела?“

„Влези и види“, Петар му уважи,
   низ портата го пушти да мине.
„Ако нешто се знае за жени и мажи
   блиску ќе биде, чинам.“

„Ни со доблест, ни со умешност зрнце,
   ни божја милост да не очекувала,
туку безбожна невиност на едно срце
   за грев што не ни чула:

Ни со убавина, ни со вера тивка,
   ни примерна да е некоја.
Малку стрвна – а и крадливка –
   но – пред сè – само моја.“

„Влези, види, и истражи“,
   Петар на духот му возврати,
„но на сè што знам за жени и мажи,
   загаткава тешко да се сфати.“

Тогаш полета Дајна од под престолот,
   во прегратка таа му прета,
му го излижа лицето од брада до чело –
   и Петар ги пушти низ порта!